*Издавач:*
*РЕПУБЛИЧКИ ЗАВОД ЗА ЗАШТИТА НА СПОМЕНИЦИТЕ НА КУЛТУРАТА*

*Главен и одговорен уредник:*
*ТОДОР ПАСКАЛИ*



*Техничко уредување: Љубица САЗДОВСКА-КОНДИЈАНОВА*
*Ликовно обликување на корицата: Блаже КУЗМАНОВСКИ*
*Јазична лектура: Љиљана ЦВЕТАНОВСКА*
*Коректура на текстот: Љубица САЗДОВСКА-КОНДИЈАНОВА*

ЃОРГИ ТРАЈКОВСКИ

# ПРЕГЛЕД НА СПОМЕНИЦИТЕ И СПОМЕН-ОБЕЛЕЖЈАТА ВО СР МАКЕДОНИЈА

## (ОД ПЕРИОДОТ НА ПРЕРОДБАТА ДО СОЦИЈАЛИСТИЧКАТА ИЗГРАДБА)

СКОПЈЕ, 1986

# *ВОВЕД*

*Прегледот „Споменици и спомен-обележја на територијата на Социјалистичка Република Македонија од Преродбата до Социјалистичката изградба“ претставува прв обид да се публикува еден материјал од ваков вид.*

*Содржината на Прегледот се базира врз собраниот материјал од евиденцијата на споменициите и спомен-обележјата на подрачјето на СРМ, извршена од вработените на Републичкиот завод за зашитта на споменициите на културата — Скопје. Со евиденцијата се опфатени обележани места со историско, културно значење истакнати личности и настани од периодот на Преродбата, Национално-ре волуционерното движење, Работничкото движење, Народноослободителната војна и револуција и Социјалистичката изградба.*

*За време на евиденцијата се обиколени 516 населени и географски места во СРМ и се евидентирани вкупно 1.002 обележје, кои се содржани и во книгава. Нотирани се сите видови на обележување: споменици, спомен-плочи, спомен-бисти, спомен-чешми, спомен-костурници, заеднички и индивидуални гробови на паднати борци и жртви на фашистичкиот терор, меморијални музеи и спомен-домови од секаков вид и уметничко обликување. На лице место се зимани основни податоци и содржина на обележјето и е вршено фотографско снимање на општиот изглед, а по потреба се снимани и детали. Целокупниот материјал од инвентаризацијата е обработен на посебни формулари-досиеја за секој споменичен објект посебно и се чуваат во Републичкиот завод за заштита на споменициите на културата — Центар за документација. Собраниот материјал може да се користи за категоризација и валоризација на споменичниот фонд, за следење на состојбата на објектот со цел да се преземат мерки за нивната понатамошна заштита.*

*Пристапот кон публикација на материјалот од евиденцијата има за цел да ја запознае пошироката јавност со фондот на споменичните обележувања во СРМ, а со тоа и да ги доближи местата и личностите со историско значење од поновата историја на македонскиот народ.*

*За подобар преглед на содржината, книгава е поделена во три дела со десет поглавја, систематизирани по периоди, а периодот од НОВ и по видови на обележја. Секој дел претставува посебна целина, но се дополнуваат една со друга. Така првиот дел ги содржи основните податоци за споменичниот фонд, вториот дел спискот на паднатите борци само во НОВ и третиот дел, избор на фотографии на одделни споменици, бидејќи просторно не е можно да се приложи за секое обележје и фотографија. Поделбата по периоди и видови (НОВ) е извршена за поцелосен преглед и споредување кој период со колку обележја е опфатен и со каков вид на некој настан, место или личност му е оддадено признание или сеќавање.*

*Сметаме дека на читателот нема да му биде потребно многу време за да констатира дека секој период не е адекватно застапен во однос со знаменитите места, настани и личности кои зеле значајни активности во тие историски настани. Но, треба да го кажеме и тоа дека и бројот на споменичните одбележувања регистрирани со евиденцијата и внесени во овој труд не е адекватен на денешната состојба на белезите, бидејќи акцијата на евиценцијата е завршена во 1975 година. Евидентирани се 898 споменични објекти, а другиот дел повеќе се прибрани по пат на повремени обиколки или пријавени од надлежните органи. Поради тоа е разбирливо дека таа бројка денеска е далеку поголема.*

*За илустрација уште на почетокот би ја прикажале бројката по периоди и тоа: Преродба вкупно 15, Национално-револуционерно движење 100, Работничко движење 23, Народноослободителна војна и револуција 864 од кои: споменици 110, спомен-плочи 391, спомен-бисти 233, партизански гробишта, спомен-костурници и индивидуални и заеднички гробо-*

*ви 78, спомен-чешми 30, меморијални музеи и спомен-домови 22 и 5 од Социјалистичката изградба.*

*За полесно снаоѓање на читателот, при користење на книгава, над насловот на списокот на паднатите борци во Дел втори е означена страницата на споменичното одбележување од Дел први поврзано со соодветниот список. Во Дел први покрај редните броеви се наведени и броевите на досиејата кои се чуваат во Заводот. Оваа евиденција дотолку повеќе би им помогнала на оние читатели кои би имале потреба полесно да го добијат соодветното досие за обележјето за кое се заинтересирани. Во третиот дел фотографиите се систематизирани по периоди и видови па не е тешко да се пронајдат и погледаат.*

*На крајот сметаме за потребно да го кажеме и тоа, овој труд нека биде уште едно признание за оние кои ги положиле своите животи во пресметките со непријателите за слободата на македонскиот народ и неговото идно поколение.*

*Посебно внимание заслужрваат телата, органите и организациите кои вложијана пори за одбележување на настаните и личностите, а и поединците кои со својата умешност и знаење придонесоа во обликувањето на обележјата и нивната содржина. Свој придонес имаат и оние лица и организации кои им помогнаа на стручните екипи во извршувањето на инвентаризација на споменичниот фонд.*

*Од авторот.*

## 1. ГОСТИВАР И ГОСТИВАРСКО

**1/323. с. Галичник.**

Меморијален музеј на Ѓорѓи Пулевски во с. Галичник. Постојаната историска музејска поставка е сместена во куќата во која се родил, израснал и живеел Ѓорѓи Пулевски. Во 1972 година на куќата се извршени конзерваторски работи и е обновена музејската поставка преку која е прикажано животното дело на Ѓорѓи Пулевски — познатиот македонски Преродбеник. Позначајни негови дела, познати на јавноста се: „Речник на четири јазика" и „Македонска песнарка" пишувани на македонски јазик со локално наречје.

Ѓорѓи Пулевски учествувал и во вооружена борба за национално ослободување на поробениот народ од турското ропство и тоа во Српско-турската војна и Руско-турската војна од седумдесеттите години.

Се претпоставува дека бил роден во 1832 година, а умрел во 1894 година.

## 2. ОХРИД И ОХРИДСКО

**2-3/бб. Охрид**

Спомен-плоча на местото каде што била куќата во која се родил Григор Прличев во Охрид. Поради дотраеност куќата целосно е разурната па со спомен-плочата е направен обид сеќавањето да остане трајно за овој познат македонски Преродбеник.

Според некои извори се претпоставува дека Григор Прличев бил роден во 1830 година, а на надгробната плоча на гробот кој се наоѓа од источната страна на црквата „Свети Климент" („Св. Богородица Перивлептос") во Охрид е запишано дека е роден во 1829 година. Даваме целосна реконструкција на текстот:

тѕюъ пучча .григовиї . с пърлисевъ. многозасѕживші патронотъ. поетъ и ѕчителъ. роденъ на 1829 го и почина на 25.и їанѕаріи 1983 г на возрастъ 46 г вечнати памесъ народниї трѕждениче.

**4/252. Охрид.**

Спомен-биста на Григор Прличев во Охрид. Бистаа е излеана во бронза и поставена на носач изграден од обработен камен во форма на пресечена пирамида. Се наоѓа во паркот пред Домот на културата кој го носи името на овој познат македонски Преродбеник. Спомен-бистата на Григор Прличев му е посветена како признание за неговиот придонес во развојот на културната преродба на македонскиот народ, во будењето на националната свест и борбата против фанариотите и грчките владици во Македонија.

Најголемото остварување на Григор Прличев на културното поле е неговото дело „Сердарот" преку кое го опишал тешкиот живот на македонскиот народ под турското ропство. Григор Прличев умрел 1893 година.

**5/254. Охрид.**

Друга спомен-биста на Григор Прличев се наоѓа во дворот на Основното училиште во Охрид кое го носи неговото име.

Спомен-бистата е изработена од бронза и поставена на носач од бетон, обложен со бели мермерни плочи во знак на признание за придонесот на Прличев на полето на просветата и образованието на македонскиот народ.

## 3. СТРУГА И СТРУШКО

**6/бб. Струга.**

Споменик на браќата Димитар и Константин Миладинови во Струга. Споменикот е излеан во бронза, во една целина со ликовите на двајцата Браќа, во нормална двотретинска големина од човечкиот раст.

Споменикот е поставен на носач од бетон и се наоѓа во дворот пред Домот на Миладиновци во Струга.

*Автор на споменикот е Димо Тодороски, акад. скулптор од Скопје.*

**7/бб. Струга.**

Спомен-дом на Браќата Миладиновци во Струга. Изграден на местото каде што била куќата во која 1810 година се родил Димитар, а во 1830 година Константин Миладинови. Целиот живот Браќата Миладиновци го посветиле за културното и просветното издигање на македонскиот народ и во борба против фанариотите и грчките владици кои вршеле влијанија во Македонија. Најпознато нивно дело е: „Зборник на народни македонски песни", објавен 1861 година во Загреб, како и други лирски песни од струшкото подрачје.

Поради нивната активност биле наклеветени од фанариотите пред Портата и затворени во Цариградскиот затвор каде и умреле во 1862 година.

## 4. ТЕТОВО И ТЕТОВСКО

**8/416. с. Теарце.**

Спомен-плоча во с. Теарце на местото каде што била куќата во која се родил познатиот македонски преродбеник Кирил Пејчиновиќ во 1771 год. Спомен-плочата е поставена на носач од челична рамка со читок и соодветен текст посветен на К. Пејчиновиќ.

Кирил Пејчиновиќ-Тетоец спаѓа меѓу првите пионери на македонската културна преродба од 19 век. Негови познати книжевни дела се: „Огледало", печатено во Будим 1816 година, „Утешение грешним" печатено во печатницата на Теодосие Синаитски во Солун и др. Умрел пролетта 1845 год.

**9/424. с. Лешок.**

Споменик-гроб на Кирил Пејчиновиќ-Тетоец во с. Лешок. Гробот се наоѓа од источната страна на манастирската црква. Изграден од обработен камен покриен со бела мермерна плоча со надгробен споменик од мермер во форма на крст на кој е напишано името на покојниот. На гробот се извршени реставраторски работи во 1971 година.

**10/бб. с. Лешок.**

Спомен-одаја на Кирил Пејчиновиќ се наоѓа во една просторија на спратот од конаците на Лешочкиот манастир во с. Лешок.

Со скромна постојана историска и етнолошка музејска поставка прикажан е животниот пат на овој Пионер на културната преродба на македонскиот народ.

Тука се наоѓа и неговата надгробна плоча на која Кирил Пејчиновиќ ги напишал првите стихови на новата македонска книжевност.

**11.430. Тетово.**

Споменик на Кирил Пејчиновиќ во Тетово, се наоѓа во триаголникот од крстосницата на улиците Иво Рибар-Лола и Страшо Пинџур. Споменикот е излеан од бронза во цел човечки раст, со лик на свештеник, во натприродна големина. Поставен е на носач од бетон и обложен со плочи од травертин и уредена околина.

*Автор Томе Серафимовски ликовен уметник.*

## 5. ТИТОВ ВЕЛЕС И ТИТОВЕЛЕШКО

**12/449. Т. Велес.**

Спомен-гробница на Јордан Хаџи Константинов-Џинот во Т. Велес.

Спомен-гробот се наоѓа во дворот на црквата Свети Спас кој го сочинува саркофаг и надгробен споменик. Просторот непосредно околу гробот е ограден и покриен со настрешница од четири арки. На гробот има сигнатура: „Памјатник на Јордан Х. К. Џинова 1883", што би се сметало дека таа година Џинот починал. Постои претпоставка дека бил роден во 1820 година во Велес.

Јордан Хаџи Константинов-Џинот спаѓа меѓу најпознатите личности од времето на Преродбата на македонскиот народ.

Целиот живот го поминал во борба за просветно-културно издигање на македонскиот народ и будење на националната свест за ослободување од туѓинско ропство и влијание. Џинот има голем придонес во унапредување на наставата во училиштата. Како учител работел во повеќе места во Македонија и тоа во Велес, Скопје, Прилеп и др. Џинот на културно поле бил една сеопшта личност, се занимавал со книжевност, новинарство, драматургија, библиотекарство и имал блиски контакти со културните работници од соседните земји на Македонија.

**13/бб. Т. Велес.**

Спомен-биста на Јордан Хаџи Константинов-Џинот во дворот на ЦОУ во Т. Велес кое го носи неговото име.

Спомен-бистата е излеана во бронза и поставена на носач од бетон. Бистата е признание и благодарност за придонесот на Џинот за развој на школството, културата и просветата во Македонија.

**14. 447. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес на ул. Благој Јосмов бр. 20. Плочата е поставена на ѕидот од оградата на параклисот „Св. Ѓорѓија", со која е обележано отворањето на првото класно-

трговско и женско училиште во Велес. Ова училиште со работа отпочнало во учебната 1857/58 година како резултат на развојот на трговијата во Македонија, посебно во тоа време во Велес.*

**15/бб. с. Д. Оризари.**

Спомен-биста на Рајко Жинзифов се наоѓа во дворот на Основното училиште кое го носи неговото име во село Долно Оризари. Бистата е излеана во бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи како сеќавање и благодарност. Рајко Жинзифов, роден во Велес и припаѓа на плејадата борци од периодот на културната преродба на македонскиот народ.

Треба да се напомене дека досегашните одбележувања на личностите и настаните од периодот на Преродбата во Македонија е мошне скромен оттолку што одговара вистината за настаните и личностите од овој период. Овој податок нека послужи како потикнување за натамошно одбележување на заслужени личности и значајни настани кои се одигрувале на тлото на Македонија. За тоа зборуваат бројните публикации и извори кои и се пизнати на широката јавност, но на овој план потребно е уште нешто повеќе да се направи.

* За успешно водење на трговијата на Велешките трговци и занаетчии им биле потребни учени луѓе, бидејќи нивните стоки се појавиле на пазарите во многу градови на Балканот и Европа. За успешна работа на Училиштето бил формиран Одбор (Управа) од самите трговци и занаетчии, кој се грижел за целокупната дејност на Училиштето.

# ГЛАВА ВТОРА

## СПОМЕНИЦИ И СПОМЕН ОБЕЛЕЖЈА ОД ПЕРИОДОТ НА НАЦИОНАЛНО-РЕВОЛУЦИОНЕРНОТО ДВИЖЕЊЕ ВО МАКЕДОНИЈА

## 1. БЕРОВО И БЕРОВСКО

**1/788. с. Русиново.**

Спомен-плоча во месноста Петлец („Плашица") поставена на носач, изработен од кршен камен, со функција на чешма. Посветена е на загинувањето на револуционерот Даме Груев кој во нерамна борба со турскиот аскер, на 23 декември, 1906 година загинал на ова место.

Даме Груев е еден од основачите на Тајната македонско-одринска револуционерна организација во Солун од 1893 година, началник на Востаничкиот штаб од 1903 година, претседател на Рилскиот конгрес од 19⁰5 година, а по Илинденското востание (1903) година останува на теренот на Македонија со цел да врши организациони дејности за борба со турскиот аскер за конечно ослободување на македонскиот народ од секакво ропство и влијание.

**2/789. с. Русиново.**

Спомен-биста на Димитар Поп-Георгиев Беноѓаат посмртните остатки на Даме Груев, Сандо Китанов и Атанас Карчев, кои загинале во борбата со турскиот аскер на 23 — 12 — 1906. Костурницата е градена со кршен камен, на која е поставена спомен-плоча со посветен текст и имиња на загинатите.

Според некои искажувања на постари русинчани, постои претпоставка дека во криптата на Костурницата се пренесени и посмртните останки на социјалистот и војводата Никола Петров-Русински.

**3/950. с. Русиново.**

Спомен-биста на Даме Груев во с. Русиново. Изработена е од бронза и поставена на постамент во посебна парцела, наменета за таа цел. Бистата е подигната во знак на трајно сеќавање на Даме, за неговото револуционерно дело и загинувањето на овој терен и збратимувањето на с. Смилево, родното место на Даме со с. Русиново.

**4/790. с. Русиново.**

Спомен-биста на познатиот социјалист и војвода Никола Петров-Русински се наоѓа во дворот на Основното училиште во Русиново, кое го носи неговото име. Бистата е изработена д бетон во авторство на Борис Качулачки, проф. во Беровската гимназија и е поставена на постамент во добро уредена околина.

Никола Петров бил роден во ова село во 1875 г. по кое го носи и прекарот Русински, а по своите сфаќања целосно се посветил на социјалистичките идеи. Како таков и пристапил на ТМОРО и станал војвода на чета во охридско и др. околии. По илинденското востание емигрирал во Бугарија, а 1941 година, кога Македонија била окупирана од фашистичка Бугарија се вратил во родното место и во 1943 година умира во најголема беда и немаштија. Бил погребан во селските гробишта, а со изградбата на спомен-костурницата се претпоставува дека посмртните останки се пренесени во криптата, заедно со другите револуционери.

**5/806. Берово**

Спомен-биста на Атанас Раздолов се наоѓа во центарот на градот. Изработена е од бетон и поставена на носач од ист материјал во авторство на Борис Качулачки.

Бистата со ликот на Раздолов е откриена како признание за неговата револуционерна дејност од период на Национално-револуционерното движење на македонскиот народ. Овој период Раздолов го овековечил и со својата поезија. Во манастирскиот комплекс му е откриена спомен-соба во која е прикажана неговата активност како поет и револуционер.

**6/807. Берово**

Спомен-биста на Димитар Поп-Георгиев Беровски се наоѓа во паркот пред влезот во манастирот „Свети Архангел". Изработена е од бронза и поставена на носач од бетон обложен со терацо. Бистата е откриена како призна-

ние и трајно сеќавање за неговата активност во борба против турскиот аскер за време на Разловечкото востание од 1876 и Кресненското востание од 1878 година во кои имал организаторска и водечка улога. Покрај бистата во една од просториите на Манастирскиот комплекс е уредена спомен-соба во која преку разни документи е прикажана целокупната дејност на Димитар Поп-Георгиев—Беровски.

**7/949. Берово.**

Спомен-биста на Ило Малешевски, познат уште како Дедо Иљо војвода, се наоѓа во паркот на ЦОУ кое го носи неговото име. Изработена е од бетон и поставена на носач од ист материјал. Бистата е откриена како признание на овој проучен војвода на ајдутската дружина, опеан од народниот пејач во многу народни песни. Тој крстарел по Малешевијата и Пијанец од педесеттите години на 19 век, учесник е во востанијата од седумдесеттите и осумдесетите години, како и во Српско-турската односно Руско-турската војна во 1877 и 1878 година.

## 2. БИТОЛА И БИТОЛСКО

**8/164. Битола**

Спомен-плоча во Битола поставена пред влезот на црквата Света Недела. Со плочата се обележува местото каде во просториите на црквата за време на подготовките за востанието во Битолскиот округ, 1903 година, се складирало оружје и се одржувале илегални состаноци.

**9/168. Битола**

Спомен-плоча во Битола на ул. Стево Патако бр. 11 во поранешна сопственост на семејството Ракиџиеви.

Во оваа куќа 1901 година престојувал Гоце Делчев кога низ Македонија вршел редовна обиколка. За време на неговиот престој во Битола Гоце одржал повеќе средби со раководството на Окружниот и Околискиот револуционерен комитет, па и со Даме Груев кој во тоа време се наоѓал во Битолскиот затвор. На тие состаноци Гоце се запознал со самата ситуација на теренот и давал инструкции за понатамошно дејствување. Некои од состаноците се одржувале и во споменатата куќа.

**10/170. Битола.**

Спомен-плоча во Битола на една од зградите на старата болница. Плочата е откриена како сеќавање на Крсте Мисирков кој 1902/1903 година во Битола бил учител. Според урбанистичкиот план на Битола сите згради на старата болница се урнати, па и оваа со плочата со што и обележувањето е отстрането.

**11/193. Битола.**

Спомен-гроб на Александар Турунџев се наоѓа во непосредна близина од надворешната страна на олтарната апсида на црквата Света Недела во Битола. Александар Турунџиев бил долгогодишен војвода на Леринска околија и учесник во Илинденското востание. Во 1905 година бил фатен од турскиот аскер и осуден на смрт со бесење. Пресудата била извршена во истата година на јавно место, на Ат-Пазар во Битола. По тој повод народниот пејач му испејал многу популарна песна која и денес во погодни прилики може да се чуе.

**12/166. Битола.**

Спомен-плоча во Битола на булевар Први мај бр. 25.

Во оваа зграда од 14 до 22 ноември 1908 год. се одржал Конгрес на Албанските клубови на кој било донесено решение за примена на албанското современо писмо.

**13/186. с. Ѓавото.**

Спомен-плоча во с. Ѓавото поставена на зградата на Основното училиште. Со спомен-плочата е одбележано масовното учество на жителите од ова село во Илинденското востание од 1903 година.

На овој терен со својата чета дејствувал и Ѓорѓи Сугаре и на турскиот аскер му биле нанесени големи загуби.

Во време на задушување на Востанието, за одмазда, турскиот аскер и башибозук го запалиле селото и поголем дел од куќите биле изгорени.

**14/196. с. Паралово.**

Споменик на Ѓорѓи Сугаре во с. Паралово. Споменикот е подигнат како трајно сеќавање на легендарниот битолски војвода, Ѓорѓи Сугаре, кој зел активно учество во подготовките и непосредните борби со турскиот аскер во Илинденското востание, а исто така и по Востанието. Во една таква борба во селото Паралово, 1905 година, на пети април, загинал со целата своја чета, но жив не се предал на непријателот. Како и на Турунџев така и на Сугарев народниот пејач му испејал многу популарна, но и тажна песна која и денес се пее, во погодни прилики, на свечености и веселби, кај македонскиот народ.

## 3. ГЕВГЕЛИЈА И ГЕВГЕЛИСКО

**15/476. Гевгелија**

Споменик на познатиот гевгелиски војвода Сава Михајлов се наоѓа во центарот на градот. Излеан во бронза, во цел човечки раст во натприродна големина и поставен на поста-

мент со добро уредена околина. *Автор на споменикот е Димо Тодороски, академски вајар.*

Споменикот на Сава Михајлов му е подигнат како признание и трајно сеќавање за неговиот посебен придонес за овој крај во време на подготовките за востание, за учество во Илинденскота восатние и борбите со турскиот аскер по Востанието. Во една таква борба загинал кај с. Смол, во месносат Голема Рудина во 1905 г.

**16/484. с. Ѓаво**

Спомен-плоча во месноста Ѓуров Дол, во атарот на с. Ѓаво. Поставена на носач, градена од кршен камен во форма на пирамида.

Спомен-плочата е откриена во знак на загинувањето на војводата Леонид Јанков и неговата чета во август 1905 година во борба со турскиот аскер и башибозук. Овој настан народниот пејач од овој крај го опеал во многу попоуларна песна со револуционерен дух, која и денес се пее.

**17/487. с. Богородица.**

Спюмен-биста на Гоце Делчев во с. Богородица. Бистата е излеана во бронза и поставена на носач од бетон во дворот на Основното училиште кое го носи името Гоце Делчев.

Бистата е признание и трајно сеќавање за револуционерната дејност на Гоце Делчев и неговиот придонес во подготовките и организирањето на вооружената борба на македонскиот народ за ослободување од турското ропство.

## 4. ДЕЛЧЕВО И ДЕЛЧЕВСКО

**18/814[б]. Делчево**

Споменик на Гоце Делчев во Делчево, се наоѓа во центарот на градот, во уреден парк покрај реката Брегалница.

Споменикот е леан во бронза во цел човечки раст, во натприродна големина и поставен на носач од бетон кој е обложен со плочи од травертин.

Споменикот на Гоце Делчев во Делчево е подигнат (како признание) за посебниот придонес кон револуционерното дело за ослободување на македонскиот народ од Османлиското ропство и трајно сеќавање од времето на Национално-револуционерното движење кога Делчев дејствувал во овој крај. Имено, Делчево, поранешно Царево Село, било еден од главните канали преку кое се пренесувало оружје и друг илегален материјал.

*Автор на споменикот е Томе Андреевски, академски скулптор од Скопје.*

**19/814[в]. Делчево**

Спомен-биста на Гоце Делчев во Делчево. Излеана е од бронза и поставена на носач од бетон. Се наоѓа пред самиот влез во Делчево. Бистата е подигната по ист повод како и споменикот, но нешто порано од споменикот.

**20/810/ с. Разловци.**

Спомен-плоча во с. Разловци, поставена на зградата од продавницата во селото. Со спомен-плочата е обележано Востанието од 1876 година, предводено од Димитар Поп Георгиев-Беровски и Поп Стојан од с. Разловци. Востанието било задушено од турскиот аскер, но за историјата на македонскиот народ има посебно значење, познато е како Разловечко востание.

## 5. ДЕМИР ХИСАР И ДЕМИРХИСАРСКО

**21/379. с. Смилево.**

Споменик-пирамида, со спомен-плоча, во с. Смилево посветена на Даме Груев како признание за неговиот посебен придонес во Национално-револуционерното движење на македонскиот народ. Даме Груев е роден во с. Смилево 1871 година. Бил учител и револуционер, еден од основачите на ТМОРО, секретар на ЦК на ТМОРО, началник на Востаничкиот штаб на Илинденското востание, претседавач на Смилевскиот и Рилскиот конгрес 1903, односно 1905 година. Загинал како револуционер во 1906 година, во борба со турскиот аскер, во месноста Петлец во атарот на с. Русиново-Беровско.

**22/380. с. Смилево.**

Споменик-пирамида, со спюмен-плоча, во с. Смилево, посветена на масовното учество на населението, во Илинденското востание и паднатите востаници во борбата со турскиот аскер.

**23/381. с. Смилево.**

Споменик на Даме Груев во с. Смилево. Споменикот е излеан во бронза во цел човечки раст, во натприродна големина. Поставен е на постамент од бетон, обележан со мермерни плочи и се наоѓа во месноста Умалиште. *Автор на споменикот — Александар Јовановски, академски скулптор.* Споменикот е подигнат за трајно сеќавање на револуционерната дејност на Даме Груев кој целиот свој живот го посветил на делото на македонскиот народ.

**24/382. с. Смилево.**

На местото каде што била куќата во која се родил Даме Груев подигната е друга куќа на која е пренесена предната фасада од претходната. Посебни архитектонски вредности нема, но во отсуство на други белези за местото каде што се родил Даме Груев сепак може да се збогати обележувањето и со една спомен-плоча, која би се поставила на оваа куќа.

**25/384. с. Брезово.**

Спомен-чешма во с. Брезово на која е поставена спомен-плоча со соодветен текст за настаните од Илинденското востание и паднатите востаници во борба со турскиот аскер. Селото Брезово е познато и по тоа што се водела нерамноправна борба помеѓу четата на легендарниот војвода Јордан Пиперката и турскиот аскер. За оваа борба народниот пејач испеал револуционерна песна и го овековечил стремежот за национално ослободување на македонскиот народ од туѓинското ропство.

**26/388. с. Жван.**

Споменик на Јордан Пиперката во с. Жван. Споменикот се наоѓа во близина на црквата, десно од магистралниот пат Демир Хисар-Кичево. Граден е од бетон, во форма на пирамида на кој е аплициран рељеф од бронза со ликот на Јордан Пиперката.

Пиперката бил роден во с. Козица-Кичевско, 1870 година. Бил повеќе години војвода на ајдучката дружина, задавал страв и трепет на турските власти и насилници на македонскиот народ. Ги прифатил идеите и целите на ТМОРО, во текот на Илинденското востание зел активно учество во борба против турската војска и башибозук. Загинал 1903 година во време на задушување на Востанието.

**27/390. с. Слепче.**

Споменик-пирамида во с. Слепче, се наоѓа среде село. Градена е од обработен камен на која е аплицирана мермерна спомен-плоча со соодветен текст и имиња на 29 паднати востаници, во борбата со турскиот аскер за време на Илинденското востание кај месноста Добромирово. Се претпоставува дека сите паднати востаници се погребани во заедничка гробница во близината на Слепченскиот манастир Свети Јован.

**28/392. Д. Хисар.**

Спомен-биста на Гоце Делчев во дворот на Основното училиште „Гоце Делчев" во Демир Хисар. Името на училиштето и бистата се признание и сеќавање на големиот син на Македонија, кој заслужено го носи неговото име голем број училишта и други установи и работни организации.

## 6. КОЧАНИ И КОЧАНСКО

**29/827. Кочани.**

Споменик на Никола Карев, се наоѓа пред Домот на културата во Кочани. Изработен од монолитен блок од бел мермер, во цел човечки раст, во натприродна големина во авторство на Н. Борис и И. Ацо.

Споменикот на Никола Карев е подигнат како признание и трајно сеќавање, на револуционерот чие име е сврзано со создавањето на Крушевската Република за време на Илинденското востание.

Роден во Крушево 1877 година, а загинал на подрачјето на општина Кочани кај с. Рајчани во 1905 година, на пат од Бугарија кон Македонија.

**30/835. с. Тркање.**

По ист повод е подигнато уште едно споменично одбележување на Никола Карев во аголот на крстосницата на патот за Штип и с. Тркање. Ова споменичко одбележување претставува цел комплекс на архитектонско решение со посебни фигури од бетон и рељефни апликации од човечка глава во бронза со ликот на Никола Карев.

*Комплексот хортикултурно е уреден во авторство на дипл. инж. арх. Александар Гицев.*

## 7. КИЧЕВО И КИЧЕВСКО

**31/117. с. Подуеч.**

Споменик-пирамида со спомен-плоча се наоѓа во с. Подуеч. Изграден од бетон, продолжен со мозаика, а во средината е аплицирана спомен-плоча со соодветен текст за настанот. Во текот на Илинденското востание населението од целото ова подрачје масовно се кренало на востание и забележало значителен успех во борбата со турскиот аскер и башибозук. Борбите биле доста жестоки па имало голем број жртви меѓу востаниците и населението. По тој повод е подигнат овој скромен споменик како трајно сеќавање и негување на револуционерните традиции кај младото поколение.

**32/118. с. Цер.**

Спомен-костурница на војводата Христо Узунов и неговите другари, се наоѓа во дворот на црквата Свети Атанасие во с. Цер. Изградена е од бетон, со продолжен малтер и надгробен споменик од мозаика на кој е аплицирана мермерна плоча со соодветен текст за настанот.

Во ова село, во април 1905 година четата на Христо Узунов, била сардисана од бројниот турски аскер. Борбата била жестока и нерамноправна во однос на силите. Кога припадни-

ците на четата се нашле во безизлезна ситуација се самоубиле изовршувајќи ја клетвата на Организацијата.

**33/ с. Козица.**

Споменик-пирамида со спомен плоча на Јордан Пиперката во с. Козица. Се наоѓа источно од селото, граден од кршен камен на кој му е потребна реконструкција.

Споменикот е посветен на Јордан Пиперката, кој бил роден 1870 година во ова село. Споменикот претставува признание за неговото учество во борбата против османлиската тиранија, а посебно за учеството во Илинденското востание, како водач на чета. Загинал 1903 година во текот на жестоките борби со турскиот аскер.

**34/ с. Велмевци.**

Споменик на Јордан Пиперката во с. Велмевци на височината Черешна. Споменикот е излеан во бронза, техника рељеф, во цел човечки раст и аплициран на носач од бетон. Подигнат е на местото каде што се погребани посмртните останки на Пиперката и тројца негови другари, кои заедно загинале во борба со турскиот аскер во 1903 година. Иако Јордан бил роден во с. Козица, според некои кажувања на постари луѓе од овој крај, негова желба била да биде погребан на оваа височина за да може и мртов да „гледа" каде ќе минува турскиот аскер.

**35/ с. Кладник.**

Спомен-пирамида во месноста Ѓурѓеица во атарот на с. Кладник. Изградена од кршен камен, се наоѓа во лоша состојба и е потребна целосна реконструкција.

На ова место, се водела една од најжестоките борби во текот на Илинденското востание на подрачјето на Кичевската околија. Започнала со напад на аскерот во с. Карбуница, во историјата е позната како Карбуничка битка, а завршила на „Ѓурѓеица". Борбата се водела одблизу и била пропратена со викотници и пцости. Загубите биле големи на двете страни. Во таа борба загинал и злогласниот Сефер-ага од с. Зајас кој го предводел башибозукот. Во текот на борбата се приклучил и Јордан Пиперката со својата чета со што се смета дека има голем придонес за исходот на битката во полза на востаниците. Се претпоставува дека лично Јордан се пресметал со Сефер-ага.

**36/ с. Кладник.**

Заедничка гробница во дворот на селската црква Света Богородица во с. Кладник. Во гробницата се наоѓаат посмртните останки на седумнаесетмина паднати востаници во борбата на „Ѓурѓеица" со турскиот аскер за време на Илинденското востание 1903 година. Гробницата е градена со кршен камен, но поради изминатото време се наоѓа во лоша состојба и е потребна целосна реконструкција.

**37/ с. Подвис.**

Спомен-гроб на Арсо Мицковски се наоѓа југозападно од црквата — десно од патот во правец кон селото. Граден е од кршен камен, покриен со монолитна гранитна плоча со надгробен споменик во форма на крст.

Арсо Мицкоски, или како што е познат меѓу своите сонародници Арсо Војвода. бил кичевски војвода и учествувал скоро во сите тешки борби во текот на Илинденското востание. Во тешка борба бил и ранет. Гробот е посебно издвоен од селските гробишта, а веднаш до неговиот гроб се наоѓа и гробот на Наќе Спасенески, паднат борец во НОВ, па на извесен начин се поврзува борбата на македонскиот народ за национално ослободување на Илинденското востание со Народноослободителната војна.

## КАВАДАРЦИ И КАВАДАРСКО

**38/535. Кавадарци.**

Спомен-плоча на ул. Добри Даскалов бр. 12. во Кавадарци. Во оваа куќа во 1901 година престојувал Гоце Делчев, кога како началник на вооружените чети и милиција вршел обиколка низ Македонија.

За време на престојот Гоце Делчев одржал повеќе советувања и контакти со раководството на Месната организација на ТМОРО. Куќата во која престојувал Гоце Делчев е и родна куќа на познатиот војвода Добри Даскалов.

**39/536. Кавадарци.**

Спомен-плоча во Кавадарци поставена на зградата бр. 48 на ул. ЈНА. На ова место во јули 1912 година Добри Даскалов бил убиен од платеник на врховистите.

Добри Даскалов бил роден во Кавадарци и уште од раните младешки години се занимавал со револуционерна дејност. Од 1900 година станал војвода на Тиквешијата и бил против кревање на востание, но кога тоа неможело да се спречи тој земал учество во востаничките акции. По Илинденското востание осатнува на теренот и зема учесво во „Прилепскиот конгрес". За време на Младотурската револуција соработува со Јане Сандански и се бори за политичка слобода и социјална рамноправност на македонскиот народ, поради што е и убиен од врховистите.

**40/561. с. Фариш.**

Спомен-гробница на Пере Тошев се наоѓа во гробјанската црква на с. Фариш. На гробот е извршена реставрација во 1974 година, из-

граден е од бел мермер, со хоризонтална мермерна плоча со сигнатура на Пере Тошев. Пере Тошев бил роден во Прилеп и спаѓа во плејадата на високо-културни македонски револуционери. По карактер бил скромен и чесен, со висок револуционерен дух и радикални политички разбирања. Пере Тошев е еден од првите членови на ЦК на ТМОРО и прв се зафаќа за организирање на комитети во Битолскиот револуционерен округ. Во 1901 година бил затворен од турските власти и испратен на заточение во Подрум Кале (Мала Азија). Бил против решението за масовно восатние, но кога тоа било донесено замал активно учество.
На Рилскиот Конгрес бил избран за член на ЦК на ВМРО, а за време на Младотурската револуција се залагал за решавање на политичкото и социјалното прашање на македонскиот народ. Во 1912 година бил убиен од турски аскер.

**41/бб. с. Фариш.**

Споменик на Пере Тошев во „Дреновска Клисура". Изработен од бел мермер, во форма на саркофаг, поставен е на местото каде што на 4 мај 1912 година Пере Тошев бил убиен од турскиот аскер.
Тешко болен Пере Тошев заминал на лекување во Софија. Но наместо лекување тој претрпел страдања па решил да се врати во Македонија. Пере Тошев бил доследен на принципите и идеалите на ВМРО и се борел за самостојност на Македонија. Токму и со таква цел се вратил во родниот крај, за да ја организира и продолжи борбата за ослободување на Македонија. Меѓутоа на врховистите не им одговарал ставот на Пере па затоа извршеле предавство, кое потекнува уште од Бугарија. На турските власти не им било тешко да го следат патувањето на Пере Тошев па затоа и го дочекале во заседа, во близина на спомеников, кај воденицата на неговите родители и го убиле.

## НЕГОТИНО И НЕГОТИНСКО

**42/511. с. Чифлик.**

Спомен-плоча на Пешо Самарџиев во с. Чифлик. Спомен-плочата е поставена на носач во слободен простор, лево од патот при влезот во селото. Пешо Самарџиев бил војвода на Тиквешијата и се борел за самостојност на Македонија. Тој се придржувал на принципите на ВМРО кои не биле во интерес на врховистите поради што бил убиен од платеник на врховистите на 12 јули 1906 година. Спомен-плочата е сеќавање за овој Тиквешки Војвода кој го положи животот пред олтарот на слободата на македонскиот народ. По ист повод му е откриена спомен-биста во Демир Капија.

## 8. КРАТОВО И КРАТОВСКО

**43/866. Кратово.**

Споменик-скулптура во Кратово, се наоѓа во дворот на хотелот „Кратис". Изработена од монолитен комен од мермер и посветена на Карпош Војвода, водач на Селското востание во Македонија од 1689 година.
Автор на споменикот е Боро Митриќевски, академски скулптор кој, според преданијата, се обидел по своја замисла да го прикаже ликот на Карпош на тој начин што во еден монолитен камен, вертикално поставен во форма на човечка фигура во натприродна големина прикажал лик со персонификација на Карпош Војвода.

**44/863. Кратово.**

Спомен-плоча во Кратово, поставена на куќата во која се родил Јосиф Даскалов, познат револуционер и раководител на Месната организација на ТМОРО.
Јосиф Даскалов бил роден во 1868 година, по занимање бил учител- близок соработник на Гоце Делчев кој на Кратовското подрачје вршел организациона дејност и организирал складишта со оружје на повеќе места. За време на Виничката афера од 1898 година бил затворен од турската власт и страшно измачуван, но не ги издал своите другари. Во 1909 година бил отруен од орховистите. Така завршил револуционерниот живот на Јосиф Даскалов.
Куќата е ставена под заштита на Законот, но се наога во многу лоша состојба.

**45/859. с. Железница.**

Во месноста „Кисела Вода", на патот Кратово — Куманово, изградена е спомен-чешма, посветена на Гоце Делчев, за неговата револуционерна дејност на ова подрачје. На чешмата е поставена и спомен-плоча на која е напишано „Гоцева чешма" со што на посетителот му се соопштува кому е наменет овој споменик.

## 9. КРУШЕВО И КРУШЕВСКО

**46/358. Крушево.**

Споменик „ИЛИНДЕН" во Крушево зафаќа цел комплекс од архитектонско и скулптурално решение во местото „Гумење". Со местоположбата и обликот споменикот доминира во околината и подалеку. Посветен е на настаните од Илинденското востание од 1903 година, со извесни елементи на континуитет од НОВ и Социјалистичката изградба во внатрешниот дел од споменикот.
*Автори: Јордан и Искра Грабулоски на архитектурата и рељефите, Петар Мазев на керамопластиката и Борка Лазески стаклописот на витражите.*

**47/357. Крушево.**

Споменик на Никола Карев во Крушево, се наоѓа во паркот „Гумења". Излеан во бронза во цел човечки раст во природна големина и поставен на носач од бетон, обложен со мозаични плочи.

Никола Карев, роден во Крушево во 1877 година, учител социјалист и револуционер, конспиратор и организатор за вооружена борба за ослободување на македонскиот народ од турското ропство. За време на Илинденското востание бил началник на вооружените сили за ослободување на Крушево, а по ослободувањето претседател на Крушевската република. По задушувањето на Восатниeто емигрирал во Бугарија за повторно да се врати во Македонија, за да ја продолжи борбата против турската власт. На пат за Македонија, пролетта 1905 г. дошло до борба со турскиот аскер кај селото Рајчани — Кочанско во која борба Никола Карев загинал.

*Автор на споменикот Јордан Грабулоски.*

**48/340. Крушево.**

Споменик на легендарниот Питу Гули во Крушево. Излеан во бронза во цел човечки раст во природна големина и поставен на носач изработен од бетон. Се наоѓа на излезот од градот, од десната страна на патот кон хотелот „Илинден". Споменикот на Питу Гули е откриен како признание и трајно сеќавање за неговата револуционерна дејност, одважност и саможртва во одбрана на Крушевската Република. Во 1903 година го положил својот живот како војвода заедно со своите четници соборци.

*Автор на споменикот е Љупчо Стефановски.*

**49/362. Крушево.**

Спомен-биста на социјалистот Веле Марков во Крушево. Спомен-бистата на Марков е подигната како признание и трајно сеќавање за неговата револуционерна дејност. По своето убедување бил социјалист и близок соработник на Васил Главинов, со кој учествувал во создавањето на дрводелските синдикати во Велес.

Веле Марков бил роден во с. Селце — Крушевско, во 1870 година, бил војвода на Крушевска околија, загинал во борба со турскиот аскер во 1902 година во с. Ракитница.

**50/351. Крушево.**

Меморијален музеј во Крушево на ул. Таки Бербер бр. 44а. Според историските претпоставки во оваа куќа заседавала Привремената влада на Крушевската република во 1903 год. На зградата е извршена целосна реконструкција, а во внатрешниот дел е поставена постојана историска изложбена поставка за настаните од Илинденското востание (подготовките, текот и последиците). *Авторство на м-р Деса Спасовска.*

**51/355. Крушево.**

Спомен-плоча на ул. Томе Никле бр. 57 во која куќа била сместена илегалната леарница на оружје за потребите на востаниците за време на Илинденското востание од 1903 година.

**52/356. Крушево.**

Спомен-плоча на куќата на Никола Карев, претседател на Крушевската република од 1903 година во Крушево. Куќата е ставена под заштита на Законот и се наоѓа во добра состојба.

**53/339. Крушево.**

Споменик во месноста Мечкин Камен, излеан во бронза, во цел човечки раст, во натприродна големина и поставен на носач подготвен за таа цел. Со формата и конструкцијата споменикот ја симболизира борбата на востаниците за време на Илинденското востание со турскиот аскер и башибозук, на чело со легендарниот војвода Питу Гули.

*Автор Димо Тодороски, академски скулптор.*

**54/359. Крушево.**

Споменик-пирамида, со спомен-плоча, во месноста Слива. На ова место, како и на Мечкин Камен, востаниците воделе жестока борба со турскиот аскер и башибозук за одбрана на Крушевскаат република. И на ова место загинале голем број востаници придржувајќи се на идеалите на ТМОРО.

**55/368. с. Селце.**

Спомен-плоча во с. Селце — Крушевско, поставена на куќата во која 1870 година се родил социјалистот и крушевскиот војвода Веле Марков. Загинал во борба со турскиот аскер и башибозук, 1902 година во с. Ракитница — Демирхисарско.

**56/373. с. Пуста Река.**

Во гробиштаа на с. Пуста Река се наоѓа заедничката гробница на 12 загинати непознати востаници, кои за време на Илинденското востание, во борба со турскиот аскер и башибозук загинале кој месноста Венци. Поради изминатото време белегот не се познава и потребно е обновување.

## 10. МАКЕДОНСКИ БРОД

**57/88. Македонски Брод.**

Спомен-биста на Јане Сандански во Македонски Брод, се наоѓа во дворот на Шумското стопанство. Бистата е излиена во бронза и поставена на носач. Спомен-бистата е признание и сеќавање на револуционерната дејност на Јане Сандански во борбата за национално ослободување на македонскиот народ.

**58/336. с. Растеш.**

Спомен-биста на Гоце Делчев во дворот на училиштето во с. Растеш. Бистата излеана во бронза и поставена на носач е трајно сеќавање на револуционерната дејност на Гоце Делчев чие име го носи и училиштето.

## 11. ОХРИД И ОХРИДСКО.

**59/268. Охрид.**

Спомен-плоча во Охрид, поставена на куќата во која се родил Христо Узунов учител, револуционер и началник на Востаничкиот штаб на охридска околија за време на Илинденското востание. За траен спомен се извршени конзерваторско-реставраторски зафати, на куќата на која и е дадена и нова намена Музеј со постојана историска поставка од поновата историја на македонскиот народ и етнологија.
По задушување на Илинденското востание Христо Узунов останува во Македонија за да ја дели судбината со народот и да го сочува моралот на востаниците за натамошна борба против тиранијата на османлиите. Неговото дејствување низ Македонија било откриено и во борба со многуброен турски аскер загинал во с. Цер — Кичевско заедно со неговата чета, пролетта 1905 г.

**60/442. Охрид.**

Спомен-биста на Христо Узунов во Охрид. Изработена од бронза поставена е на носач од бетон, се наоѓа во паркот во непосредна близина на пристаништето.
Бистата е признание на Војводата, а неговиот револуционерен лик и идеали воспитно делуваат врз младото поколение.

**61/443. Охрид.**

Спомен-биста на Методи Патче во Охрид. Излеана во бронза, поставена на носач од бетон, се наоѓа паралелно со бистата на Узунов, во паркот во непосредна близина на пристаништето.
Методи Патче бил роден во Охрид, станал прекален револуционер, бил војвода во охридска и прилепска околија. Загинал во борба со турскиот аскер во с. Кадино Село — прилепско во 1902 година, заедно со својата чета.

**62/245. „Рашанец".**

Споменик во месноста Рашанец се наоѓа десно од патот Ресен—Охрид односно лево од Охрид спрема Ресен.
Изграден од обработен камен во средината на горниот дел е аплицирана спомен-плоча со посвета на настаните од времето на Илинденското востание. Посебно ја одбележува жестоката борба на востаниците со турскиот аскер кај „Марково Долче" во одбрана на слободната територија каде што се наоѓало избеганото население од Охрид и околните села.

**63/бб. с. Сливово.**

Во гробиштата на с. Сливово постои заедничка гробница на паднати востаници во борба со турскиот аскер кај месноста Горица во 1903 г. Гробницата се наоѓа јужно од гробјанската црква и обележана е со еден камен. Потребни се посебни мерки за обновување на гробницата.

## 12. ПРИЛЕП И ПРИЛЕПСКО

**64/580. „Ножот".**

Споменик-пирамида на височината „Ножот". Спомеников е посветен на борбата на Велешката и Костурската чета со турскиот аскер на 16 јули 1907 година. Борбата имала катастрофални последици, загинале 54 востаници од двете чети и голем број турски аскер. Спомеников, односно месноста Ножот се наоѓа помеѓу селата Ракле и Никодин.

**65/586. с. Чаниште.**

Спомен-плоча во с. Чаниште. Поставена е на училишната зграда (Задружен дом) со што е обележана борбата на четата на Ѓорче Петров со турскиот аскер, во месноста Маргара на 2 и 3 ноември 1903 година.

**66,590. Кадино Село.**

Спомен-гробница на Методија Патче и неговата чета се наоѓа на гробиштата во с. Кадино Село. Во борбата со турскиот аскер, загинале како саможртва во 1902 година.

**67/бб. Варош.**

Заедничка гробница во дворот на црквата Свети Атанасие во Варош. Во гробницата се наоѓаат посмртните останки на осуммина затвореници, стрелани од турскиот аскер за време на спроводот од Крушево за Битолскиот затвор во 1903 година.

## 13. РАДОВИШ И РАДОВИШКО

**68/744. с. Смиљанци.**

Спомен-плоча кај Смиљански мост. Спомен-плочата е поставена на носач, граден од кршен камен во форма на пирамида, со соодветен текст за настанот.

На ова место на 3 јуни 1903 година се водела борба помеѓу Месноста чета и турскиот аскер. Во борбата загинале петмина борци на Месната чета на кои е посветен овој белег како трајно сеќавање и воспитно делување на младото поколение.

**69/947. Радовиш.**

Спомен-плоча во Радовиш, на ул. Гоце Делчев до јаворот. Спомен-плочата е поставена на носач од челична конструкција во слободен простор со соодветен текст за настанот. Во близината на ова место на 14 март 1905 година, од куќата на Коце Ајтов, војводата Симеон Молеров, со својата чета, водел борба со турскиот аскер, по тој повод како одмазда турскиот аскер го запалил маалото Варош.

**70/бб. с. Дедино.**

Месноста Јаловарник, во атарот на с. Дедино, е позната по успешната борба на востаниците со турскиот аскер за време на Илинденското востание од 1903 година. По тој повод, на ова место била подигната спомен-чешма, но поради недоволното одржување се наоѓа во лоша состојба. Потребно е целосно обновување на обележјето.

## 14. РЕСЕН И РЕСЕНСКО

**71/404. Ресен.**

Спомен-плоча во Ресен на ул. 29 Ноември на куќата на Светлана Љапчева-Татарчева. Во оваа куќа на 15 август 1894 година се собрале видни дејци на македонското дело, меѓу кои и Даме Груев, секретар на ЦК на ТМОРО и се одржал состанок на кој била формирана Месна организација на ТМОРО за Ресен. По тој повод е откриена спомен-плоча со соодветен текст.

**72/405. Ресен.**

Спомен-плоча во Ресен на ул. Борис Кидрич бр. 70 поставена на куќата на Богоевски Ацко. Спомен-плочата е посветена на Илинденското востание. Востаниците од оваа страна, предводени од војводата Славејко Арсов, извршиле напад на турскиот аскер во Градот. На плочата е напишан соодветен текст за настанот како трајно сеќавање.

**73/400. с. Крушје.**

Споменик во с. Крушје, се наоѓа во самиот центар на селото. Споменикот го сочинува ѕид од бетон на чија површина на околу 15m$^2$ е поставено мозаично платно со тематека од Илинденското востание. Автор на овој значаен споменик е познатиот ликовен уметник Лазар Личеновски.

Населението од ова и околните села, предводени од месните војводи, зеле масовно учество во Илинденското востание и воделе жестоки борби со турскиот аскер и башибозук. Ликовното решение на уметникот успешно ја прикажува таа борба.

**74/397. Сирхан.**

Спомен-плоча во населбата Сирхан, поставена на зградата на Рибарската задруга. За време на Илинденското востание востаниците го зазеле Анот во Сирхан и вршеле обезбедување на патот Ресен—Корча. По тој повод на плоачта е напишан соодветен текст за настанот со порака кон посетителите.

## 15. СВЕТИ НИКОЛЕ И СВЕТИНИКОЛСКО

**75/бб. Свети Николе.**

Спомен-биста на Гоце Делчев во Свети Николе. Излеана од бронза и поставена на носач од бетон во дворот на истоименото Основно училиште „Гоце Делчев".

Покрај училиштето, кое го носи името на овој голем револуционер на македонскиот народ, е откриена и спомен-биста како признание и сеќавање за неговиот придонес за националноослободителното движење на македонскиот народ.

**76/689. с. Д. Ѓуѓанци.**

Спомен-плоча во месноста Пусто Валевци, се наоѓа десно од патот Свети Николе—Куманово. Поставена на носач од бетон со соодветен текст за настанот. Со спомен-плочата се обележани борбите кои ги воделе четите на познатите војводи Јован Алабаков и Бобе Стојчев кај Градишки Врв и Атанас Бабата на височината Лингура кај с. Горно Ѓуѓанци со турскиот аскер во 1904 година.

Во овие борби загинале над 30 четници, меѓу кои и војводите Славејко Арсов и Стојан Донски. Големи биле и загубите на аскерот.

## 16. СКОПЈЕ И СКОПСКО

**77/614. Скопје.**

Споменик на Гоце Делчев во Скопје, се наоѓа при влезот во Градскиот парк. Споменикот е излеан во бронза, во цел човечки раст, во

## ТИТОВ-ВЕЛЕС И ТИТОВЕЛЕШКО

**91/бб. Титов Велес.**

Спомен-куќа на Васил Главинов во Титов Велес. Васил Главинов бил роден во Велес во 1868 г. Основно училиште завршил во родното место во училиштето во кое бил учител Јордан Хаџи Константинов-Џинот. По завршување на училиштето станал дрводелски работник, а во 1887 година заминал на печалба во Бугарија. Во Софија отворил своја работилница каде што, покрај работата, се запознал со луѓе со револуционерни идеи. Работилницата станала место каде што се среќавале дејци со социјалистички сфаќања, а и раководители на македонското револуционерно движење.

Во 1894 година Васил Главинов се враќа во Велес и тука ја основа првата социјалистичка група во Македонија. Се смета дека тој е основачот на социјалистичката организација во Македонија. По тој повод неговата родна куќа е реставрирана со функција на Меморијален музеј на Васил Главенов.

**92/17. Т. Велес.**

Спомен-биста на Васил Главинов во дворот на училиштето кое го носи неговото име. Спомен-бистата и името на Основното училиште се едно признание на Васил Главинов за создавањето на социјалистичката организација во Македонија и ширење на социјалистичките идеи. Роден 1868 година — умира 1929 год.

**93/14. Т. Велес.**

Спомен-плоач во Т. Велес на ул. Рајко Жинзифов бр. 2. Во оваа куќа живеел и работел Илија Плавев кој ги прифатил социјалистичките идеи од Васил Главинов и бил близок негов соработник.

**94/бб с. Богомила.**

Спомен-дом на Петар Поп Арсов во с. Богомила. На местото каде што била куќата, во која се родил и израснал Петар Поп Арсов, подигнат е спомен-дом на овој револуционер кој целиот живот го посветил на делото на Македонскиот народ.

Петар Поп Арсов бил роден во с. Богомила во 1872 година. Средно образование завршил во Солунската гимназија, а факултет во Софија. Припаѓал на Младата дружина на македонските интелектуалци и учествувал во издавањето на списанието „Лоза" па оваа дружина е позната под името „Лозари". Работел како учител во повеќе места низ Македонија, — Штип, Прилеп, Скопје, Солун и др. Насекаде работел на организирање на македонскиот народ за ослободување од турското ропство.

Во 1893 година во Солун учествувал во основањето на Тајната македоно-одринска револуционерна организација и работел на проширување на нејзините принципи. Поради тоа бил затворен и одлежал осум години во турските зандани по Мала Азија.

На Рилскиот конгрес 1905 година, бил избран за задграничен претставник на ВМРО. По Првата светска војна емигрирал во Бугарија каде и умрел во јануари 1941.

## СТРУГА И СТРУШКО

**95/235. с. Вевчани.**

Спомен-плоча на Ставре Гогов во с. Вевчани. Спомен-плочата е поставена на куќата од која војводата на струшкиот крај Ставре Годов водел борба сам против турскиот аскер и башибозук. Борбата била жестока и нерамноправна. Ставре загинал во април 1907 година.

**96/673. с. Селци.**

Спомен-плоча на Војдан Чернодрински во с. Селци. Спомен-плочата е од бел мермер и е поставена на конзервираните остатоци од темелните ѕидови од куќата во која се родил Војдан Чернодрински,

Војдан Чернодрински е основоположник на македонската драма, а најзначајно негово остварување е драмата „Македонска крвава свадба" која и денес може често да се види на репертоарот на театрите во Македонија.

**97/бб. с. Селци.**

Спомен-плоча на Војдан Чернодрински и Арсени Јаков во с. Селци. Спомен-плочата е поставена на носач со бетон во слободен простор, како признание и сеќавање на Чернодрински за неговиот придонес на полето на културата и на Арсение за неговата револуционерно-публицистичка дејност.

Јовков е редактор на в. „Илинден" кој ја брани идејата на централизмот поради што е убиен на 14 септември 1924 год. во Г. Џумаја.

**98/684. с. Ташманурилште.**

Спомен-плоча во с. Ташмарунилште поставена на ограда од селската црква на која се извршени конзерваторски зафати во 1978 г. На ова место востаничките чети од с. Ташмарунилште, Драслаица и Ложани воделе борба со турскиот аскер за време на Илинденското востание. Во таа борба востаниците им нанеле големи загуби на аскерлиите, но кога на аскерот му пристигнале помош од Струга и Охрид восатниците се повлекле кон Глабочица. Во својот бес за неуспехот аскерот се

одмаздувал на немоќното население. Биле убиени старци, жени и деца, а селото било цело опожарено. На западната порта од оградата и денес се видни траги од куршуми.

**99/685. с. Ташманурииште.**

Спомен-гробница на 18 паднати востаници од Илинденското востание од с. Драслаица и Ложани кои на ова место воделе борба со турскиот аскер. Во 1978 година на гробницата се изведени конзерваторски работи од страна на СИЗ на културата — Струга.

**100/686. с. Ташманурииште.**

Заедничка гробница на браќата Христо, Наум и Цветан Тасеви, учесници во Илинденското востание, загинати во и по Востанието се наоѓа во гробиштата на с. Ташмаруниште.

# ГЛАВА ТРЕТА

## СПОМЕН ОБЕЛЕЖЈА ОД ПЕРИОДОТ НА РАБОТНИЧКОТО ДВИЖЕЊЕ

**1/157. Битола.**

Спомен-плоча на ул. М. Тито бр. 28. Во оваа куќа во 1931 година се одржал состанок на кој биле формирани првите синдикални подружници и првиот Меѓуструков одбор на УРС-овите синдикати за Битола. Првобитната положба на фасадата и на ентериерот не е изменета, но се наоѓа во доста руинирана состојба за што се потребни заштитни интервенции на објектот со цел трајно да се сочува.

**2/200. Дебар.**

Спомен-биста во Дебар на Атанас Тоневски. Атанас Тоневски бил роден во Дебар, по професија адвокат, бил и организатор на работничкото движење во Дебар. Како адвокат работел и во Прилеп и таму се занимавал со организаторска работа. Во Прилеп бил избран за претседател на Партијата и пратеник на КПЈ во 1920 година.

**3/341. Крушево.**

Спомен-плоча во Крушево на ул. Манчу Матак бр. 35, во сопственост на Тошо Кутурец. Во оваа куќа во 1935 година била формирана првата партиска организација на КПЈ за Крушево, а во 1939 год. и првиот Местен комитет на КПЈ за Крушево. Спомен-плочата на кој е напишан и соодветен текст, е трајно сеќавање за овој историски настан.

**4/354. Крушево.**

Спомен-плоча во Крушево на ул. М. Тито бр. 9. Во оваа зграда за време на предвоена Југославија била сместена Ќилимарската работилница. Поради големата експлоатација на работниците партиската и синдикалната организација организирале десетодневен штрајк кој отпочнал на 02-02-1941 година. Како трајно сеќавање на овој штрајк на спомен-плочата е напишан соодветен текст.

**5/40. Куманово.**

Спомен-плоча во Куманово на ул. Иво Рибар Лола бб, поставена е за трајно сеќавање на формирањето на Првата комунистичка управа на кумановско партиската организација на КПЈ. На 24-09-1919 година во оваа зграда, која тогаш имала функција на угостителски објект и го носела името „Србија", бил одржан состанок на членството на КПЈ и било избрано раководство на Организацијата. Партиското раководство одиграло значајна улога во организирање на работниците во борба против ненародниот режим на Југославија. Посебни резултати биле забележани на Општинските избори во 1920 година и изборите за пратеници во Скупштината, каде што КПЈ однесла целосна победа.

**6/256. Охрид.**

Спомен-плоча во Охрид, поставена на зградата од работната организација „Охридска Пастрмка". Незадоволни од ниската заработувачка охридските рибари во 1921 година стапиле во штрајк против работодавците за што кажува и спомен-плочата преку соодветниот текст.

**7/260. Охрид.**

Спомен-плоча во Охрид, поставена во слободен простор на постамент, граден од кршен камен, на местото каде што била куќата во која се родил познатиот пролетерски поет Коста Абрашевиќ. Куќата целосно е урната, па затоа платото околу обележјето на симболичен начин е обележано со мозаична површина и имитација на темели. Споменичното обележје се наоѓа во непосредна близина од брегот на Охридското езеро, наспроти куќата на Христо Узнов, која има функција на музеј.

**8/80. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп поставена на една од зградите на Тутуновиот комбинат. Спомен-плочата е посветена на големиот штрајк на тутунските работници во 1938 година. Штрајкот бил организиран и предводен од партиската и синдикалната организација од градот против работодателите кои безмилосно вршеле експлоатација врз работниците.

**9/84. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Моша Пијаде бр. 161. Во оваа зграда, поранешна кафеана, во 1919—1920 година бил сместен Клубот на Социјал-работничката партија на Југославија (комунисти) (СРПЈ(к) и Синдикатот. Клубот одиграл значајна организациона улога на работниците во борба за социјални и политички права, а нарочно за време на Општинските избори и избор на пратеници во Скупштината во 1920 година.

**10/87. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Иво Рибар Лола бр. 48. Во оваа куќа во 1937 година бил одржан состанок на кој биле формирани УРС-овите синдикати за Прилеп.

**11/742. Радовиш.**

Спомен-плоча во Радовиш, поставена на зградата на РО за производство и обработка на тутун „Јака". Спомен-плочата е посветена како трајно сеќавање на Штрајкот на тутунските работници од Радовиш против работодавците-експлоататори во 1938 год.

**12/639. Скопје.**

Спомен-плоча во Скопје на ул. Периша Савелиќ бр. 15. Кон крајот на август 1940 год. во оваа куќа била одржана Прва земска конференција на КПЈ, на која бил формиран Покраински комитет на КПЈ за Македонија.

**13/284. Тетово.**

Спомен-плоча во Тетово, се наоѓа во дворот на РО „ЈУГОТУТУН". Поставена е на носач во слободен простор со која е обележано формирањето на Иницијативниот одбор за формирање на УРС-овите синдикати во март 1940 година.

**14/286. Тетово.**

Спомен-плоча во Тетово поставена на зградата од РО „ЈУГОТУТУН" како сеќавање на дејноста на првата група на СКОЈ меѓу тутунските работници во 1940 година.

**15/287. Тетово.**

Спомен-плоча во Тетово, поставена на зградата од РО „ЈУГОТУТУН" е сеќавање и признание на формирањето и активноста на првата партиска келија на КПЈ во октомври 1940 година.

**16/188. Тетово.**

Спомен-плоча во Тетово, поставена на носач од бетон на кој има и барељеф, се наоѓа во слободен простор од западната страна на црквата „Свети Никола". Обележјето е посветено на Штрајкот на чевларските работници од 03-06-1938 г.

**17/2. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес, поставена на зградата од киното „11 Октомври", поранешна кафеана „Београд". Во оваа зграда-Кафеана бил сместен клубот на Независната работничка партија формирана во 1923 година која ја продолжила дејноста на забранетата КПЈ со „Обзнаната" од 1920 и Законот за заштита на државата од 1921 година.

**18/11. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес на ул. М. Горки 102 поранешен бр. 86) посветена е на дејноста на илегалната печатница на велешката партиска организација. Печатницата работела од 1924 година во куќата на Трајко Андонов-Божјак, која се наоѓала на сегашната ул. Т. Саздов бр. 27, се до 1929 година кога била преместена во куќата на Диме Купенков. Тука била откриена од полицијата и нејзината работа престаната. На оваа куќа како трајно сеќавање и е поставена спомен-плочата.

**19/19. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес, поставена на железничката станица како сеќавање на Штрајкот на железничарите од 15 април 1920 година.

**20/22. Т. Велес.**

Друга спомен-плоча, исто така поставена на зградата од Железничката станица во Т. Велес, посветена на штрајковите на работниците од велешкиот железнички јазол што ги воделе во времето од 1900 до 1920 година.

**21/21. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес, поставена на зградата на Стопанска банка, на кое место порано била кафеаната „Солун" во која на 24-04-1919 година била формирана Месната организација на КПЈ за Велес.

**22/955. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес, поставена на ѕидот од оградата на фабриката за масло „Благој Ѓорев" како сеќавање на Штрајкот на работниците во 1938 година против тогашните работодавци.

**23/448. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес на ул. Вера Циривири бр. 22, со која е обележана куќата на Ганчо Хаџи Панзов е признание и сеќовање за неговото учество во Шпанската граѓанска војна. Загинал во ноември 1937 година во одбрана на градот Мадрид.

# ГЛАВА ЧЕТВРТА

## СПОМЕНИЦИ ОД НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНАТА ВОЈНА

## 1. БЕРОВО И БЕРОВСКО

**1/794. Пехчево.**

Споменик во Пехчево, се наоѓа во центарот на селото. Граден од бетон во форма на пирамида на која е аплицирана спомен-плоча, изработена од бел мермер. На спомен-плочата се напишани имињата на паднатите борци во НОВ од овој регион (како трајно сеќавање и признание за нивното учество во НОВ).

**2/798. с. Будинарци.**

Споменик во с. Будинарци, се наоѓа во центарот на селото. Споменикот претставува мал комплекс од архитектура и ликовни остварувања и тоа: рељефна композиција, спомен-биста на борецот Јован Козовски, чешма и спомен-плоча. Спомен-плочата е посветена на паднатите борци во НОВ, од Четвртата македонска бригада во борба со окупаторските војски кај месноста „Паруца".

*Автор Борис Качулачки, ликовен уметник.*

**3/799. с. Митрашинци.**

Споменик кај с. Митрашинци на височината „Ридот". Споменикот е изработен од бел бетон, во форма на расцутен цвет, со уредена околина и приод до споменикот по степиништа од бетон. Со самата местоположба доминира на околината, а посветен е на формирањето на Педесеттата народноослободителна македонска ударна дивизија која есента 1944 година била формирана во непосредна близина на споменикот.

*Автор дипл. инж. арх. Ратко Раѓеновиќ.*

## 2. БИТОЛА И БИТОЛСКО

**4/124. Битола.**

Споменик на Севан Василев Наумов-Стив се наоѓа во Битола на ул. М. Тито пред домот на ЈНА. Споменикот е излеан од бронза, во цел човечки раст, во натприродна големина и е поставен на носач изработен од бетон. Пред споменикот е поставена плоча од бронза, ниско на пирамида, со сигнатура на Стив Наумов. Околината е уредена хортикултурно со ниски зимзелени растенија.

Споменикот е подигнат како трајно сеќавање и признание на народниот херој на Македонија Стив Наумов, кој херојски загинал во борба со бугарските окупатори на 11-09-1942 година кај с. Болно — Ресенско.

Стив Наумов заземал високи функции во Народноослободителното движење на Македонија и е еден од главните организатори на Востанието во Битолско-Преспанскиот регион. Бил член на Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија и член на Покраинскиот штаб на НОВ и ПОЈ за Македонија.

*Автор на споменикот Александар Јовановски, акад. скулптор.*

**5/125. Битола.**

Споменик во Битола во дворот на Здравствениот дом, посветен на Евреите — ЖФТ. На 11 март 1943 година од Битола биле собрани 3.013 Евреи и депортирани во логорите на смртта во Треблинка и други фашистички мачилишта.

Споменикот е изработен од бетон и продолжен со терацо во форма на суво разгрането стебло.

**6/126. Битола.**

Споменик во Битола на булевар Први мај, пред гимназијата „Ј. Б. Тито". Споменикот го сочинува рељефна композиција, излеана во бронза и аплицирана на носач граден од кршен камен-рустика во правоаголна форма, со тематика од НОВ. Споменикот е посветен на паднати ученици и професори од оваа Гимназија како учесници во НОВ 1941—1945 година.

*Автор Драгутин Спасиќ, ликовен уметник.*

**7/127. Битола.**

Заеднички споменик во Битола на народниот херој на Македонија Вангел Тодоровски-Мајорот и првоборецот Стево Ристески-Патако. Споменикот е граден од украсен обработен камен и бетон, а во средината е аплицирана бела мермерна плоча на која се напишани имињата на паднатите борци.

Вангел Тодоровски-Мајоро бил задолжен за работата на илегалната печатница на МК на КПЈ за Битола. Загинал во борба со бугарската полиција на 03-04-1942 година бранејќи ја партиската техника, а една година подоцна на 28-06-1943 г. на ова место Стево Патако се самоубил за да не падне жив во рацете на бугарските џелати.

**8/128. с. Породин.**

Споменик на Никола Ристов Тодоровски (Коле Канински) се наоѓа во с. Канино, по проротот на земјоделската задруга „Светлост". Коле Канински бил роден во с. Канино, по професија адвокат, загинал во с. Буринец-Струшко на 22-07-1944 во несреќен случај како комесар на Првата македонско-косовска бригада.

Споменикот го сочинува скулптура од гипс, во половина човечки раст и носач од кршен камен-рустика.

**9/129. с. Бистрица.**

Споменик во с. Бистрица, посветен на паднати борци во НОВ од овој регион. Споменикот е изработен од бетон, продолжен со терацо на кој е аплициран рељеф од бронза компонирана со тематика од НОВ.

*Автор: Александар Јовановски, акад. скулптор.*

**10/130. с. Цапари.**

Споменик во с. Цапари, се наоѓа среде село. Изработен од бетон во форма на пирамида со височина околу 10 метри. Посветен на паднатите востаници во Илинденското востание и паднатите борци во НОВ од ова село.

На долниот дел на споменикот се аплицирани рељефи од гипс со тематика од Илинденските настани и НОВ, и мермерни плочи со соодветен текст за настаните од двата периода.

**11/131. с. Канино.**

Споменик на паднати борци во НОВ од с. Канино се наоѓа на долниот крај при влезот во селото. Граден е од бетон, а го сочинува носач и геометриска вертикала (обелиск) и спомен плоча на која се напишани имињата на паднатите борци и соодветен текст со посвета.

**12/132. с. Брусник.**

Споменик во с. Брусник, се наоѓа во дворот на Основното училиште. Граден од бетон и обложен со бели мермерни плочи, а се состои од обелиск и носач и спомен-плоча на посебен носач на која се напишани имињата на паднатите борци од селото и пригоден текст со посвета.

**13/133. с. Кукуречани.**

Споменик во с. Кукуречани се наоѓа од левата страна при влезот во селото од кон Битола. Споменикот е посветен на паднатите борци во НОВ а се состои од обелиск од бетон, обложен со бели мермерни плочи, а на посебна плоча од мермер се напишани имињата на паднатите борци во НОВ и соодветен текст со посвета од поранешната општина Кукуречани.

**14/898. с. Кажани.**

Споменик во с. Кажани, посветен на нападот на партизанскиот одред „Даме Груев" врз бугарскиот полициски участок на 18-08-1942 г. Споменикот е изработен од бетон на кој е аплицирана рељефна композиција од бронза со тематика од НОВ и текст од метални букви со посвета на Одредот и неговите борци.

*Автор: Александар Јовановски, акад. скулптор.*

**15/399. с. Лавци.**

Споменик во с. Лавци се наоѓа среде село. Изработен е од бетон со леење, со однапред изготвен калап, кој има вертикална ребраста површина. Споменикот е посветен за настаните и борбите во текот на НОВ од 1941—1945 год. сврзани со ова револуционерно село.

*Автор: Александар Јовановски, акад. скулптор.*

**16/900. Битола.**

Споменик на политичките затвореници од НОВ во Битола. Поставен е на местото каде што порано се наоѓал затворот во Битола во месноста „Црн Мост". Излеан е во бронза со рељефни композиции преку кои на симболичен и сатиричен начин е прикажан тешкиот живот на политичките затвореници за време на бугарската окупација.

*Автор Александар Јовановски, акад. скулптор.*

## 3. ВАЛАНДОВО И ВАЛАНДОВСКО

**17/494. Валандово.**

Споменик во Валандово, се наоѓа во центарот на градот. Посветен на паднати борци во НОВ и жртви на фашистички терор од подрачјето на Општината.

Споменикот е граден од мермер во форма на геометриска вертикала (обелиск) и е поставен на носач со бели мермерни плочи. На истите плочи се напишани имињата на паднатите борци во НОВ и ЖФТ.

*Автор Б. Н. (врежани се само иницијалите на авторот).*

**18/496. с. Марвинци.**

Споменик-пирамида во с. Марвинци се наоѓа во дворот на Основното училиште. Граден од бетон во форма на пресечена пирамида на која има аплицирано спомен-плоча на која е напишано името на паднатиот борец во НОВ Димитар Проданов чие име го носи и Училиштето.

## 4. ВИНИЦА И ВИНИЧКО

**19/818. с. Блатец.**

Споменик во с. Блатец се наоѓа во центарот на селото. Изграден од бетон кој служи како носач на мермерната спомен-плоча на која се напишани имињата на паднатите борци во НОВ од селото и соодветен текст со посвета.

## 5. ГЕВГЕЛИЈА

**20/488. „Вардарски Рид".**

Споменик во Гевгелија („Споменик на Слободата") се наоѓа на височината Вардарски Рид. Споменикот го симболизира развојниот пат и борбата на народот од овој крај од Кирилскиот период до ослободувањето на земјата од фашистичката окупација.

Целиот простор претставува комплекс на споменични одбележувања со мозаични површини (имитација на фрески) преку кои е прикажана борбата од сите периоди, а самата конструкција на споменикот (централната фигура) е метална-расчленета во повеќе линии и форми.

*Автор Јордан Грабулоски, акад. скулптор.*

## 6. ГОСТИВАР И ГОСТИВАРСКО

**21/291. Гостивар.**

Споменик во Гостивар се наоѓа во Градскиот парк. Граден е од бетон во правоаголна вертикална форма чија површина е обложена со бели мермерни плочи. На предната страна, по целата површина се напишани имињата на паднатите борци во НОВ од подрачјето на Општината.

**22/292. с. Вруток.**

Споменик во с. Вруток, посветен на паднати борци во НОВ од селата Вруток, Долно и Горно Јеловце, Сушица, Ново Село, Дуф, Печково, Равен и Речане. Граден од бетон, а се состои од обелиск и носач на кој се поставени спомен-бисти на Слободан Пепоски и Злате Дамјаноски. Целата површина на споменикот и платото се обложени со сивкасти мермерни плочи, а на посебни плочи е напишан двојазичен текст (македонски и албански) со посвета за паднатите борци.

**23/293. с. Леуново.**

Споменик во с. Леуново, се наоѓа во центарот на селото. Посветен на паднати борци во НОВ и ЖФТ од селото.

Споменикот претставува комплекс од архитектура, со широко плато на кое се поставени: бронзена човечка фигура во цел раст кој симболизира борец-партизан, фонтана, чешма и спомен-плоча на која се напишани имињата на паднатите борци во НОВ и ЖФТ.

*Автор: Томе Серафимовски, ликовен уметник.*

**24/295. с. Галичник.**

Споменик на паднати борци во НОВ во с. Галичник, се наоѓа во центарот на селото. Изграден е од украсен обработен камен во форма на пирамида, а на предната страна на мермерна спомен-плоча се напишани имињата на паднатите борци во НОВ.

**25/296. с. Трница.**

Споменик во с. Трница посветен на паднатите борци во НОВ и ЖФТ од овој регион. Споменикот е излеан во бронза, човечка фигура (партизан) во цел раст во нормална големина, рељефна композиција со тематика од НОВ, чешма и широко плато поплочено со плочи од травертин.

*Автор: Димо Тодороски акад. скулптор.*

**26/297. с. Битуше.**

Споменик на паднаит борци во с. Битуше, во центарот на селото. Граден е од бетон степенасто во форма на пирамида на која има поставано спомен-плоча со напишани имиња на паднати борци од селото.

**27/298. с. Велебрдо.**

Споменик во с. Велебрдо се наоѓа на источната страна од селото. Граден од бетон, продолжен со терацо во форма на пирамида на која има поставено спомен-плоча со напишани имиња на паднати борци во НОВ од ова село.

**28/300. с. Требиште.**

Споменик на паднати борци во НОВ од с. Требиште. Изграден од бетон, продолжен со

терацо во форма на пирамида, на која има спомен-плоча со имиња на паднати борци и текст со посвета.

**29/654. с. Дебреше.**

Споменик-обелиск во с. Дебреше посветен на паднати борци во НОВ од селото. Изграден од бетон, а потоа обложен со мозаика, со посебен носач на спомен-плоча од мозаик на која се напишани имињата на паднатите борции соответен текст со посвета кон загинатите борци.

**30/664. с. Маврово.**

Споменик и споменични одбележувања во с. Маврово во дворот на „Партизанска куќа", посветени на настаните од периодот на НОВ, паднатите борци и ЖФТ во овој крај. Овој споменичен комплекс го сочинува скулптура од бел мермер (расцутен цвет), спомен-плочи поставени на носачи од бетон со соодветен текст на посвета и имиња на паднатите борци од овој регион и спомен-бисти од бронза посветени на борци од овој крај.

**31/бб. с. Ново Село.**

Споменик на патот Гостивар — Маврово кај с. Ново Село посветен на борбата на Првиот мавровски партизански одред со балистичките банди на 27-04-1943 година. Во оваа борба загинале четворица борци, а шестмина биле заробени и одведени во Тиранскиот затвор, каде што биле обесени.
Споменикот е излеан од бронза во рељефна композиција со тематика од НОВ.

*Автор: Томе Серафимовски, ликовен уметник.*

## 7. ДЕБАР И ДЕБАРСКО

**32/197. с. Горно Мелничани.**

Споменик на паднати борци во с. Г. Мелничани, се наоѓа среде село. Граден од бетон во форма на пирамида, а во средината е поставена спомен-плоча со соответен текст на посвета и имиња на паднатите борци од ова село во НОВ.

## 8. ДЕЛЧЕВО И ДЕЛЧЕВСКО

**33/814. с. Саса.**

Спомeник-пирамида во с. Саса, маало „Среден Рид". Споменикот е посветен на народниот херој од Македонија Вера Јоциќ, која во време на „Мајската офанзива" 1944 година, била ранета во борбите со бугарскиот окупатор и како последица од раната во ова село умрела.
*Автор Александар Коцев, градежен техн. од Делчево.*

## 9. ДЕМИР ХИСАР

**34/391. Демир Хисар.**

Споменик на паднати борци во НОВ од подрачјето на општина Демир Хисар се наоѓа пред Домот на културата.
Споменикот е излеан во бронза во цел човечки раст (партизан во напад со пушка в рака) во природна големина и е поставен на носач од бетон.
*Автор: Александар Јовановски, акад. скулптор.*

## 10. МАКЕДОНСКИ БРОД

**35/329. М. Брод.**

Споменик на паднати борци во НОВ и жртви на фашистичкиот терор во М. Брод, се наоѓа при влезот во градот од кон Кичево во непосредна близина на мостот на реката Треска. Споменикот се состои од повеќе архетоктонски и ликовни решенија од бетон, а на посебна плоча од бронза се напишани имињата на паднатите борци во НОВ и ЖФТ и соодветен текст со посвета.

**36/332. М. Брод.**

Споменик (обелиск) во М. Брод, се наоѓа на височината „Клитурец". Посветен е на 181 паднати борци во НОВ од регионот на Општината и паднати борци од други места во борбите за ослободување на Градот и неговото пошироко подрачје.
Споменикот е граден од бетон, а површината е обложена со бели мермерни плочи.

## 11. НЕГОТИНО И НЕГОТИНСКО

**37/497. с. Пржддево.**

Споменик во месноста „Прждевски Лаки", се наоѓа десно од сообраќајна магистрала Скопје-Гевгелија. Споменикот е посветен на борбите на единиците на НОВ со германските окупаторски војски во октомври 1944 година. На окупаторот му биле нанесени големи човечки и материјални загуби, за одмазда извршил масовно стрелање на населението од с. Прждево и Бесвица.
Споменикот е граден од челична конструкција, со меѓупросотрни рељефни композиции, со тематика од НОВ, вертикално од повеќе зони во форма на кула.
*Автор Томе Андреевски акад. скулптор.*

**38.519. с. Г. Дисан.**

Споменик (обелиск) се наоѓа лево од патот при влезот во с. Горни Дисан. Посветен на Диме Поп Атанасов, убиен од бугарските окупатори и неговите соработници на 13 јули 1941 година при вршење на партиска задача,

Убиството на Диме се смета и како прва жртва на фашистичкиот бугарски окупатор во Македонија.
Споменикот е граден од метална конструкција, сноп од шупливи цевки и цвет лиен од бронза.
*Автор: Јован Јосифовски-Ромбо, акад. скулптор.*

**39/937. Неготино.**

Споменик на Манчо Панов Малиминов во Неготино. Споменикот е граден од бетон, поставен врз носач исто така од бетон и се наоѓа на височината десно од Бензиската пумпа при влезот во Градот. Од паркилиштето кај Бензиска пумпа до споменикот се оди по долга патека изградена од скали изработена од бетон.
Од источната страна на споменикот има релјев со човечки лик во цел раст, го симболизира ликот на Манчо Малиминов, а од десната страна на овој релјев има друг релјеф со кој се претставени група окупаторски војници, со набиени штикови на пушки и насочени кон телото на Манчо, со што Уметникот на пластичен начин го прикажува ѕверското убиство на бугарскиот окупатор на Манчо Малиминов извршено на 16-06-1943. На западната страна од споменикот се наоѓа соодветен текст, посветен на маченичката смрт и херојското однесување на овој прекален борец.
*Автор Томе Андреевски академ. скулптор.*

## 12. КАВАДАРЦИ И КАВАДАРЕЧКО

**40/.547. Кавадарци.**

Споменик на слободата на Кавадарци се наоѓа во центарот на градот. Леан во бронза, а го сочинуваат три човечки фигури во природна големина, кои симболизираат извојувана слобода во четиригодишната НОВ. Споменикот е поставен на носач од бетон, обложен со мермерни плочи, а на долниот дел од двете страни, во релјеф, се поставени по шест човечки глави кои ги симболизираат дванаесетте стрелани Ваташки младинци.
*Автор Петар Палавичини, акад. скулптор.*

**41/548. Кавадарци.**

Споменик во Кавадарци, се наоѓа на височина до Градскиот парк во непосредна близина до куќата во која загинале народните херои на Македонија, Киро Крстев и Димче Мирчев на 7 април 1944 година во нерамна борба со бугарската војска и полиција.
Споменикот претсавува цел комплекс од архитектонски и ликовни решенија и тоа: обелиск од бетон и обележан со бели мермерни плочи, пано од бетон на кое е апплицирана рељефна композиција со тематика од НОВ, две пирамиди леани од бетон со однапред приготвен калап со вертикални ребра на кои се напишани имињата на паднатите херои Киро Крстев и Димче Мирчев, оградено и поплочено плато.
*Автор: Томе Анрдеевски, акад. скулптор.*

**42/540. с. Ваташа.**

Споменик во с. Ваташа во месноста „Моклиште"посветен на Дванаесетте ваташки младинци, кои на 16 јуни 1943 г. биле стрелани од бугарските окупатори. Тоа е цел еден споменичен комплакс од архитектонско и ликовно обликување, изработени од бетон како носачи и метална композиција во рељеф со кој се прикажани ужасите на Втората светска војна. На посебно пано се напишани имињата на стреланите скоевци и посебно уредено плато со приоди и хортикултурно уредување на околината.
*Автор: Јордан Грабулоски, акад. скулптор.*

**43/518. Стоби.**

Споменик во месноста „Смеса" кај археолошкиот локалитет Стоби. Споменикот се наоѓа од десната страна на реката Црна Река до мостот. Посветен е на осумина паднати борци во НОВ чии имиња и текст со посвета се напишани на мермерна плоча, апплицирана на обелискот.
*Автор: Атанас Велчевски, ликовен уметник.*

**44/552. Река Блашица.**

Споменик на Димката Ангелов-Габерот, политички комесар на Третата оперативна зона и неговите соборци од одредот „Добри Даскалов", кои загинале од бугарска заседа на 13 јуни 1943 година во близина на ова место. Споменикот е изграден од бетон и рељеф во бронза и се наоѓа на местото, каде реката Блашица се влива во Тиквешкото Езеро. На посебна спомен-плоча се напишани имињата на паднатите борци со соодветен текст на посвета.
*Автор:*
— *на архитектурата Јордан Јосифовски архитект;*
— *на рељефот Јован Јосифовски-Ромбо акад. скулптор.*

**45/554. с. Шешково.**

Споменик во с. Шешково, посветен на Четириесет и првата народноослободителна ударна дивизија (Прва македонска дивизија на НОВ), формирана на 25 август 1944 година. Споменикот е граден од бетон, геометриска вертикала со носач, спомен-плоча со посвета како трајно сеќавање на овој историски настан.
*Автор Јордан Јосифовски — архитект.*

**46/560.** с. **Фариш.**

Споменик на паднати борци во НОВ и ЖФТ се наоѓа од левата страна на магистралниот пат Градско—Прилеп, во атарот на с. Фариш. Граден е од бетон на кој од двете страни е аплицирана рељефна композиција во бронза со тематика од НОВ. Во близината на ова место на 12. 06. 1943 година бугарските окупатори стрелале заробени борци од партизанскиот одред „Добри Даскалов" и активисти кои го помагале Одредот.

*Автор: Јордан Јосифовски архитект и*

*Јован Јосифовски скулптор.*

## 13. КИЧЕВО И КИЧЕВСКО

**47/328-9. М. Лопушник.**

Споменик на пролетерскиот поет и револуционер Кочо (Коста) Солев-Рацин се наоѓа на планината Лопушник (Мал Лопушник) на височината „Стогот". Во непосредна близина на споменикот, Кочо Рацин трагично загинал на 13. 06. 1943 година, како одговорен уредник за работата на партизанската печатница „Гоце Делчев".

Споменикот е граден од обработен камен-обелиск, носач и спомен-плоча на која е напишан соодветен текст со посвета за Рацин, а на горниот дел меѓу две челични шипки хоризонталнo со метални букви е напишано целото име на Поетот.

**48/121.** с. **Кленоец.**

Споменик во с. Кленоец, посветен на борбите од 5 и 6 актомври 1943 година, на единиците од НОВ против германските фашистички сили и балистичките банди за одбрана на слободната територија кон Дебарца. Во таа борба загинале 20 борци од НОВ меѓу кои и политичкиот комесар на Првата оперативна зона, народниот херој на Македонија Јосиф Јосифовски—Ѓорѓи Свештарот.

Споменикот е граден од бел бетон, во форма на цвет, поставен на посебен носач и уредено плато исто од бетон. На носачот се поставени спомен-плочи со текст посветен на паднатите борци и жртви на фашистичкиот терор.

## 14. КОЧАНИ

**49/825. Кочани.**

Споменик во Кочани, се наоѓа во горниот дел на градот, граден од бетон во форма на пирамида.

Споменикот е посветен на непознат борец кој бил убиен во 1944 год. од бугарските окупатори на ова место.

**50/бб. Кочани.**

Споменик во Кочани, поставен на височината „Лукобиа", и доминира над градот. Претсатвува архитектонско и ликовно решение во кружен облик, со централно поставена сцена, со амфитеатрално поставени седишта (степеништа). Обработен е од бел мермер, бел цемент и травертин, мозаични површини во неправилна форма со тематика од Илинденскот период, Народноослободителната војна и Социјалистичката изградба.

Посветен е на паднати востаници во Илинденскиот период и борци во НОВ.

*Автор: Ратко Раѓеновиќ — архитект и Глигор Чемерски — ликовен уметник.*

**51/833.** с. **Д. Подлог-Теранце.**

Споменик на народниот херој Милан Зечар, командант на Косовската бригада, се наоѓа во „Гичит" (Премин) на границите од атарот на селата Теранци и Долни Подлог. На ова место Милан Зечар загинал на 10. 06. 1944 година во борба со бугарските окупаторски војски.

Споменикот е граден од бетон во форма на пирамида, а и носачот е граден од бетон.

## 15. КРИВА ПАЛАНКА

**52/873. КриваПаланка.**

Споменик во Крива Паланка се наоѓа во центарот на градот. Посветен на паднати борци во НОВ од подрачјето на Општината. Споменикот е леан во бронза, две човечки фигури во цел раст во природна големина, поставени на носач од бетон обложен со мермерни плочи.

На посебна пирамида поставена е спомен-плоча на која е напишан текст со посвета кон паднатите борци во НОВ.

*Автор Љупчо Стефановски —ликовен уметник.*

## 16. КУМАНОВО И КУМАНОВСКО

**53/43. Куманово.**

Споменик на Револуцијата во Куманово, се наоѓа во центарот на градот. Зафаќа цел комплекс на површина на која се поставени три рељефни композиции, изработени од брачки мермер со тематика од три периоди и тоа: Илинденскиот, Народноослободителната војна и Социјалистичката изградба. На посебен постамент е поставена скулптура со човечки лик на жена во цел раст во натприродна големина изработена од базалт-камен.

*Автор на споменикот Коста Ангели Радовани академски скулптор.*

**54/44. Куманово.**

Споменик во близината на Куманово се наоѓа на стариот пат Скопје—Белград. Посветен е

на единаесетмина авијатичари од Скопскиот гарнизон кои загинале во борба со германските воздушни сили на 6 април 1941 година. Споменикот е граден од бетон, а на предната страна е поставена спомен-плоча со имињата на загинатите авијатичари и сооодветен текст на посвета.

**55/884. „Менкова Колиба".**

Споменик во месноста „Менкова Колиба". Во текот на подготовките на вооруженото востание проитв фашистичките окупатори во 1941 година во колибата на Менкови од Куманово се вршело складирање на оружје и се испробувал експлозивен материјал. Тука бил одржан состанок на Месниот воен комитет на кој бил присутен и Лазар Колишевски, секретар на ПК КПЈ за Македонија и Драган Павловиќ делегат на ЦК КПЈ.
На ова место бил формиран и Првиот кумановски партизански одред, кој оттука на 11 Октомври тргнал во поход во две групи и тоа едната кон Карадак, а другата кон Козјак.

**56/897. с. Дренак.**

Споменик во с. Дренак се наоѓа на височина која доминира над селото. Граден е од обработен камен во форма на пресечена пирамида. На предната страна е аплицирана мермерна плоча на која е напишан соодветен текст за насатнот.
Споменикот е посветен на успешните борби на единиците од Народноослободителната војска и партизанските одреди на Македонија против окупаторските војски, со посебно значење на разбивањето на четниците на Дража Михајловиќ, т.н. „Вардарски корпус" во 1944 година.

## 17. ОХРИД И ОХРИДСКО

**57/246. с. Белчишта.**

Споменик во непосредна близина на с. Белчишта се наоѓа на височина која доминира на околината, лево од патот од с. Ботун — Белчишта.
Споменикот е изработен од бетон, а се состои од геометриска вертикала на која има рељефна композиција, со тематика од НОВ и носач на кој има поставено спомен-плоча со соодветен текст.
Споменикот е посветен на Бригадите на братството е и единството, кои дејствувале на подрачјето на Дебарца и Западна Македонија и народот кој активно учествувал во НОВ. *Автор Јордан Грабулоски акад. скулптор.*

**58/247. с. Велгошта.**

Споменик во с. Велгошта, се наоѓа во дворот на Основното училиште. Споменикот е леан во бронза и поставен на носач од бетон. Посветен е на паднати востаници во време на Илинденското востание и паднати борци во НОВ во селото. На целата површина од предната страна на споменикот се напишани имињата на паднатие востаници и борци.

**59/248. с. Љубаништа.**

Споменик на паднати борци во НОВ се наоѓа во центарот на с. Љубоништа. Изработен е од бетон, а се состои од геометриска вертикала (обелиск), носач и спомен-плоча на која се напишани имињата на паднатите борци во НОВ од селото и соодветен текст со почит за загинатите.

**60/249. с. Врбјани.**

Споменик во с. Врбјани се наоѓа средсело. Граден е од кршен камен во форма на купа, а на предната страна е аплицирана спомен-плоча на која се напишани имињата на паднатите борци во НОВ од селото и текст сѳ посвета.

**61/437. с. Лешани.**

Обелиск во с. Лешани се наоѓа источно од селото на една височина, која се вика „Српница".
Споменикот е посветен на борбата на единиците на НОВ и бугарските окупаторски војски на 29. 04. 1944 година и паднатите борци од Првата македонско-косовска бригада.

**62/687. Славеј-Планина.**

Споменик на планината Караорман, на самиот врв и полјана Славеј. Граден е од бетон во форма на пирамида, а на предната страна е аплицирана спомен-плоча со текст посветен на настанот од НОВ.
На ова место на 18. 08. 1943 година била формирана првата регуларна војна единица на НОВ и ПОМ, Баталјонот „Мирче Ацев" од партизанските одреди: „Даме Груев", „Димитар Влахов", „Ѓорче Петров" и од новодојдени борци од овој и други краишта на Македонија.

**63/930. с. Мешеишта.**

Споменик на паднати борци во НОВ во село Мешеишта. Споменикот е граден од бетон и се наоѓа во центарот на селото. На споменикот е аплицирана спомен-плоча на која се напишани имињата на паднатие борци и текст со посвета.

**64/973. с. Ботун.**

Споменик кај с. Ботун граден од бетон, поставен на носач исто така граден од бетон, се наоѓа од левата страна на патот Охрид — Скопје на околу 500 м. пред селото.
Со поменикоот е обележана границата на слободната територија во Западна Македонија од Дебарца спрема Охрид за време на НОВ, 1943/44 год.

**65/бб. с. Ботун.**

Споменик во с. Ботун се наоѓа во центарот на селото. Споменикот е граден од бетон со повеќе архитектонски обликувања и функционалности. На издигнато плато од бетон изградена е чешма на која е поставена спомен-плоча со текст на посвета и имиња на паднатите борци во НОВ од с. Ботун.

## 18. ПРИЛЕП И ПРИЛЕПСКО

**66/68. Прилеп.**

Споменик во Прилеп во дворот на работната организација Тутунов комбинат. Споменикот е посветен на паднатите работници од „Монополот" во текот на НОВ, 1941—1945 година.
Споменикот го сочинува скулптура леана од бронза, во цел човечки раст во природна големина, и мозаична површина на бетонско платно во триаголно разностран облик. На мозаично платно, покрај годините на траењето на НОВ се напишни и имињата на паднатите работници-учесници во НОВ.

*Автор: Јордан Грабулоски, акад. скулптор.*

**67/69. Прилеп.**

Споменик во Прилеп во квартот „Орта Џамија", посветен на паднати борци во НОВ од овој Кварт.

Споменикот е граден од бетон во форма на пирамида на која е поставена спомен-плоча со текст на посвета и имиња на паднатите борци во НОВ.

**68/71. Прилеп.**

Споменик во Прилеп во квартот „Ѓогдере", посветен на првоборците Круме Волнароски и Ќире Гаврилоски.
Споменикот е подигнат на местото каде што била куќата во која Круме и Ќире загинале во нерамна борба со бугарската окупаторска војска и полиција на 9 мај 1944 година.

**69/73. Прилеп.**

Споменик во Прилеп во квартот „Корзо", посветен на паднати борци во НОВ од овој Реон.
Споменикот е граден од бетон, а на предната страна е аплицирана спомен-плоча од бел мермер на која се напишани имињата на паднатите борци и текст со посвета кон загинатите.

**70/88. Прилеп.**

Споменик во Прилеп во касарната „Мирче Ацев" како сеќавање на паднатите борци од Прилеп и прилепско и одржување на револуционерните традиции кај младото поколение.

**71.564. с. Ропотово.**

Споменик во с. Ропотово се наоѓа во центарот на селото. Граден од мермер на кој е аплицирана мермерна плоча со текст на посвета и имињата на паднатите борци во НОВ од селото.

**72/576. с. Дабница.**

Споменик кај „Завојот" на патот од Прилеп за с. Дабница. Подигнат е на местото на кое на 20. 09. 1942 година бугарскиот окупатор стрелал деветнаесетмина активисти-борци, затвореници од Прилеп и Прилепско. Овој настан во историјата на македонскиот народ од овој период е позната како „Дабничко клање" бидејќи окупаторските џелати убиството го извршиле на најсверски начин.

Споменикот е леан во бронза, „скршена" човечка фигура во цел раст. Автор Димо Тодороски акад. скулптор.

На истото место претходно имаше споменик-обелелиск од мермер, на кој беа напишани и имињата на стреланите. *Автор Тавчиоски, каменорезеѕц од Прилеп.*

**73/578. Месност „Чашка".**

Монументален споменик, од бел мермер, се наоѓа во месноста „Чашка" од левата страна кај паркиралиштето за одмарање на патот Градско—Прилеп, близу до селото Плетвар. Во близината на ова место на 02. 03. 1942 г. биле убиени од бугарска заседа Борка Талески член на Бирото на ПК КПЈ за Македонија и Лазо Филипоски—Лавски враќајќи се од партиска задача од Кавадарци.
*Автор Драган Попоски-Дада.*

## 19. ПРОБИШТИП И ПРОБИШТИПСКО

**74/850. с. Добреово.**

Споменик во с. Добрево се наоѓа во центарот на оваа рударска населба.

Споменикот е граден од обработен камен и има форма на пирамида. Во средината има текст со посвета на настанот. Имено на трети април 1944 година Третата македонска-кумановска ударна бригада извршила напад на рудникот „Добрево" по кој повод е подигнал и споменикот како трајно сеќавање за настанот.

**75/853. Пробиштип.**

Споменик на паднати борци во НОВ 1941—1945 година се наоѓа во дворот на Фабриката за флотација на цинковната руда во Пробиштип. Граден е од бетон во форма на пирамида, а во средината има аплицирано спомен-плоча со соодветен текст на посвета.

## 20. РАДОВИШ

**76/747. Радовиш.**

Споменик на паднати борци во НОВ во Радовиш. Споменикот се наоѓа во центарот на градот и целата околина претставува споменичен комплекс. Ценѐтралниот дел е изработен од украсен камен и има форма на пресечена пирамида. На пирамидата има поставено четири спомен-плочи на кои е напишан текст со посвета и имињата на паднатите борци во НОВ од Радовиш и Радовишко.

## 21. РЕСЕН И РЕСЕНСКО

**77/395. Отешево.**

Споменик за настани од НОВ („Преспанско Советување") се наоѓа над летовалиштето Отешево. Граден е од бел бетон и има форма на цвет со пет геометриски вертикали и спомен-плоча со еткст поставена на посебен носач.

Споменикот е посветен на Советувањето на членовите на ЦК на КПМ и ГШ на НОВ и ПОМ, одржано на Втори август 1943 година во месноста „Смолаица" над с. Отешево на планината Галичица. На состанокот биле донесени многу значајни решенија и одлуки за борба против окупаторот, меѓу кои и за подготовките за свикување на Првото заседание на антифашистичкото собрание на народното ослободување на Македонија (АСНОМ).

*Автор Јордан Грабулоски акад. скулптор.*

## 22. СКОПЈЕ И СКОПСКО

**78/613. Скопје.**

Споменик на Слободата во Скопје се наоѓа пред заградата на ЦК СКМ.

Споменикот е леан во бронза и претставува монументална скулптурна композиција од повеќе човечки фигури, меѓу кои и една жена и дете во натприродна големина, со тематика од НОВ.

*Автор Иван Мирковиќ академски скулптор.*

**79/612. Скопје.**

Споменик на жртвите на фашистичкиот терор кај Камениот мост на реката Вардар — Скопје. Споменикот е граден од бетон и обележан со бели мермерни плочи. На вертикалата е аплициран рељеф и спомен-плоча на која се напишани имињата на стреланите жители од маалото „Ибни Пајко", кои германските окупатори ги стрелале во предвечерието на ослободувањето на Скопје, 1944.

**80/611. Скопје.**

Споменик-рељеф пред зградата на Стопанска банка во Скопје.

На ова место била куќата во која постоела илегална работилница за поправка и правење на оружје за Скопскиот и другите партизански одреди.

За да остане споменот траен и да служи за негување на револуционерните традиции во приземна просторија на Стопанска банка е уредена постојана историска поставка на Илегалната работилница за оружје, од периодот наНОВ.

**81/544. Скопје.**

Споменик во Скопје пред домот на младите „25 Мај", на местото каде што порано бил Филозофскиот факултет. Посветен е на революционерната дејност на студентската младина за време на ненародниот режим на Бивша Југославија и за време на бугарската окупација.

Споменикот е леан во бронза и претсавува монументална скулптурална композиција од човечки фигури.

*Автор Драган Попоски-Дада акад. скулптор.*

**82/627. с. Моране.**

Споменик кај с. Моране, посветен на ослободувањето на пилитичките затвореници од „Идризово" на 28. 08. 1944 година.

На ова место колоната ненадејно упаднала во заседа на бугарската војска и дошло до борба. Во таа борба загинале неколку борци од обезбедувањето и од политичките затвореници.

**83/607. с. Д. Нерези.**

Споменик-пирамида на паднати борци од с. Долно Нерези се наоѓа до мостот на р. Вардар на бул. Партизански Одреди.

Граден е од бетон, а на пирамидата има аплицирано спомен-плоча со текст на посвета и имиња на паднатите борци во НОВ од селото.

## 23. СТРУГА И СТРУШКО

**84/219. Струга.**

Споменик на Револуцијата во Струга се наоѓа од десната страна на реката Дрим, до мостот во центарот на градот.

Споменикот е граден од бел цемент и претставува комплекс на архитектонски остварувања и ликовни обликувања. Носач на сите елементи е издигнато каскадно плато над кое се издига геометриска вертикала, високо 18—20 метри во вид на пламен. На јужната страна од вертикалата, на долниот дел, е изгравиран рељеф од група борци, со развиено зна-

„крипта“ над која е изработена фигура во црвена боја во имитација на „вечен пламен“. Лево од криптата на монументален постамент е аплицирана спомен-плоча од бронза на која е напишан римуван текст со посвета кон паднатите борци во НОВ. Од источната страна на платото е изградена чешма од која пет отворени славини тече вода.
*Автор на споменикот инж. арх. Воислав Василевиќ, а текстот се претпоставува дека е од Владо Малески, писател.*

**85/220. с. Мислешево.**

Споменик на паднати борци во НОВ за ослободување на Струга се наоѓа во дворот на селскааа црква во с. Мислешево.
На носач е поставена спомен-плоча со текст на посвета и имиња на паднатите борци.

**86/221. с. Ташморуништа.**

Споменик во с. Ташмаруништа, се наоѓа при влезот во селото подолу од црквата. Граден е од бетон, од две накривени вертикали и постамент на кој се аплицирани рељефи со тематика на Илинеденското востание и НОВ. На едната вертикала е напишана годината 1903, а на другата 1941—1945, а тоа значи дека споменикот е посветен на паднатите востаници во Илинденското востание и борците во НОВ.
*Автор: Стеван Несторовски, акад. скулптор.*

**87/222. с. Подгорци.**

Споменик-архитектура во с. Подгорци, се наоѓа во дворот на Основното училиште. Граден е од бетон во форма на пирамида на која е поставена спомен-плоча со текст на посвета и имиња на паднатите борци во НОВ од селото.

**88/223. с. Вевчани.**

Споменик во с. Вевчани се наоѓа во близина на Основнюто училиште. Граден е од обработин украсен камен во форма на пирамида. Од двете страни на споменикот се поставени спомен-плочи од кои едната има текст со посвета за паднатите востаници од Илинденското востание, а другата со посвета на паднати борци во НОВ.

**89/224. с. Октиси.**

Споменик во с. Октиси лоциран во месноста Горни Ливади. На ова место партиската организација одржала состанок на кој било донесено одлука за масовно стапување во НОВ. Споменикот е граден од бетон обложен со плочки од сивкаст мермер. На обелискот има спомен-плоча на која се напишани имињата на паднатите борци во НОВ, а постаментот има функција на чешма.

**90/225. с. Радолишта.**

Споменик во с. Радолишта се наоѓа лево од патот при влезот во селото во селските гробишта. Посветена е на жртвите на фашистичкиот терор од селото кои биле стрелани од германските окупатори на 28. 10. 1944 година. Споменикот е изработен од бетон, а потоа штокован и се состои од каскаден носач од три дела и пирамида која се завршува со петокрака. Во средината на пирамидата е аплицирана спомен-плоча од мермер на која е напишан текст со посвета на ЖФТ на албански јазик, а и стреланите припаѓаат на албанската народност.

**91/226. с. Радожда.**

Споменик на паднатите борци во с. Радожда се наоѓа пред колонијалната продавница. Граден е од бетон со каскаден носач од три дела и пирамида на која е напишан текст со посвета и имиња на паднатие борци во НОВ. Текстот бил напишан додека малтерот бил свеж.

**92/681. с. Збажди.**

Споменик во с. Збажди се наоѓа во селските гробишта. Граден од гранитни блокови во три дела во форма на пирамида. Посветен е на паднати борци во НОВ од селото чии имиња се напишани на споменикот.

**93/683. с. Брчево.**

Споменик во с. Брчево се наоѓа во центарот на селото. Посветен е на паднати борци во НОВ и борци умрени од последици на рањувањето во борбите.

Граден е од бетон и продолжен со терацо, а се состои од геометриска вертикала и носач на кој е поставено спомен-плоча со текст на посвета и имиња на паднатите борци во НОВ од селото.

## 24. СТРУМИЦА И СТРУМИЧКО

**94/752. м. „Варници“.**

Споменик кај фурните за печење на вар, на шестиот километар на патот Струмица—Валандово. Посветен е на борбата од 01. 06. 1944 година помеѓу единиците на НОВ и бугарските окупаторски војски.

Споменичниот комплекс претставува архитектонско решение на полукружни и правоаголни паноа градени од бетон на кои се напишанитекстови за настанот. Сето тоа е градено врз плато од бетон на кое има и чешма со посебна функција.
*Автор: Миле Илиев и Кастадин Стамболиев арх, од Струмица.*

95/756. **Струмица.**

Споменик на паднатите борци во НОВ од Струмица и струмичко се наоѓа во центарот на градот во паркот.
Граден е од бетон во форма на пирамида на која се поставени спомен-плочи со текст на посвета кон паднатите борци во НОВ.

96/761. **Струмица.**

Споменик на Револуцијата во Струмица се наоѓа пред влезот на Градскиот парк. Споменикот е граден од бетон и се состои од носач, обелиск кој е обложен со бели мермерни плочи на кои има рељефни композиции со тематика од НОВ и бронзана скулптура во цел човечки раст од две фигури во природна големина, во свиткана положба.
*Автор Илија Аџиовски акад. скулптор.*

97/783. **с. Босилово.**

Споменик на паднати борци во НОВ во с. Босилово, се наоѓа во центарот на селото. Изграден од бетон во форма на пирамида и е обложен со бели мермерни плочи на кои е напишан текст со посвета и имињата на паднатите борци во НОВ од селото.

## 25. ТЕТОВО И ТЕТОВСКО

98/273. **Тетово.**

Споменик на Револуција во Тетово се наоѓа во паркот пред Домот на културата. Споменикот го сочинуваат: женска фигура, леана во бронза во цел раст во стоечки став, поставен на носач од бетон, обложен со мермерни плочи и рељефна композиција од бронза со тематика од НОВ поставена на носач од бетон. Има приод од кон главната улица и плато поплочени со мозаични плочи.

*Автор Борка Аврамовска ликовен уметник.*

99/274. **„Бал-тепе".**

Споменик-пирамида на тврдината Бал Тепе поставена на местото во чија близина биле стрелани борци на НОВ од Пореч и други места. Стрелани се 14 борци заробени во борбата кај с. Вешала на 26. 09. 1944 година, помеѓу Косовско-метохиската бригада и балистичките банди.

100/419. **с. Вратница.**

Споменик-обелиск во с. Вратница, посветен на настаните од НОВ и паднатите борци од овој регион. Споменикот се наоѓа јужно од селото на височина која доминира над околината.
Споменикот е граден од бетон, обложен со бели мермерни плочи, а се состои од геометриска вертикала, пано и поплочено пано со приод од улицата.
На мермерна плоча на паното е напишан текст, — фрагмент од „Тешкото" од Блаже Конески.

## 26. ТИТОВ ВЕЛЕС И ТИТОВЕЛЕШКО

101/18. **Т. Велес.**

Споменик на поетот и револуционер Коста Солев-Рацин во Т. Велес се наоѓа во дворот на Гимназијата.
Споменикот е излеан во бронза, во двотретинска големина од растот на човечкото тело, поставен на носач од бетон кој е обложен со бели мермерни плочи.
Споменикот е признание и трајно сеќавање за овој плоден основоположник на модерната македонска поезија.
Кочо Рацин бил роден во Велес во 1909 година, а трагично загинал на планината Лопушник на 13 јуни 1943 година. Пред загинувањето бил одговорен за работата на партизанската печатница „Гоце Делчев".

*Автор на споменикот Димо Тодороски акад. скулптор.*

102/445. **„Пуста Кула".**

Споменик во месноста „Пуста Кула", подигнат на височината, десно од патот Т. Велес — Скопје, во атарот на с. Рудник.
На ова место на 14 септември 1942 година бугарскиот окупатор стрелал осумина активисти од с. Рудник.
Споменикот е граден од мермерни блокови (обелиск), женска фигура леана во бронза во цел раст и апплицирана на носач од мермер, на задната страна од споменикот се напишани имињата на стреланите. До споменикот се оди по изградени скали.
*Автор Љупчо Стефановски акад. скулптор.*

103/460. **м. „Камила".**

Споменик во месноста „Камила" лево од стариот пат Т. Велес — Прилеп во атарот на с. Степанци.
Споменикот е посветен на „Богомилската епопеа" од 1944 година, како и на паднатите борци во борба со бугарските окупатори на овој терен.
Споменикот го сочинува рељеф, леан во бронза, две машки и една женска фигура во цел раст во природна големина, кои се апплицирани на носач од бетон обложен со плочи од транвертин.

104/461. **с. Богомила.**

Споменик во с. Богомила се наоѓа кај Железничката станица. Посветен е на паднатите борци во НОВ и ЖФТ од 1941—1945 година од подрачјето на Азот.

Споменикот се состои од геометриска вертикала, рељеф во бронза со тематика од НОВ, аплициран на пано од бетон, текст со посвета на погинатите, напишан со метални букви аплицирани на мермерна плоча и спомен-бисти на првоборците Мице Козар и Трајче Петкановски.

*Автори: Велчевски Атанас, Велчевски Крсто, Абдурманов Коста, ликовни уметници.*

**105/462. с. Богомила.**

Друг споменик во с. Богомила, подигнат на височината над железничката станица, исто така посветен на паднати борци во НОВ ЖФТ од Азот, граден веднаш по ослободувањето. Граден од камен-рустика, а на предната страна по целата височина има мермерна плоча на која се напишани имињата на паднатите борци во НОВ и ЖФТ од подрачјето на Азот.

## 27. ШТИП И ШТИПСКО

**106/734. Штип.**

Споменик на паднати борци во НОВ од Штип и Штипскиот крај се наоѓа во склопот на тврдината — „Исарот". Споменичниот комплекс го сочинуваат повеќе квадратни монументални блокови од бел мермер, поставени се на посебен носач, а се обликувани со разновидна геометриска орнаментика — розети. На централната фигура е напишан римуван текст со посвета кон паднатите борци. Сите елементи се наоѓаат на издигнато плато, а до него се доаѓа на симболичен начин преку „порта", изработена од монументален мермер, потоа по степеници на кои од левата и десната страна се поредени пирамиди од мермер испишани со имињата на паднатите борци.*Автор на споменикот Богдан Богдановиќ архитект, а на текстот Ацо Шопов.*

**107/. Штип.**

Споменик пред фабриката „Македонка". Подигнат на местото каде што биле стрелани група работници-рудари од фашистичките окупатори од рудникот „Злетово".

Споменикот го сочинува скулптура од бел цемент поставена на носач од бетон и подигнато плато исто така од бетон.

*Автор: Михајло Парнаџиев, ликовен уметник.*

**108/737. Штип.**

Споменик во Штип се наоѓа пред Домот на културата, во непосредна близина на музејската зграда.

Споменикот е посветен на депортираните Евреи од Штип од страна на фашистичките окупатори на 11-03-1943 година.

Споменикот е изработен од бетон и претставува две скршени крила, легнати ниско на земја.

*Автор: Ванчо арх. Бошко Аџиевски ликовен уметник.*

**109/736. с. Крупиште.**

Споменик на жртвите на фашистичкиот терор се наоѓа на крстосницата на патот од Штип кон Кочани и Пробиштип кај с. Крупиште.

Споменикот е граден од бетон, во форма на пирамида, на која се поставени спомен-плочи од мермер со текст на посвета и имиња на стреланите жители од с. Крупиште.

Кога германските окупатори не можеле да се спротистават на единиците на НОВ тие во октомври 1944 год. извршиле масовно стрелање на жителите од с. Крупиште.

**110/бб. с. Долани.**

Споменик кај „Осмиот" км. на патот Штип — Радовиш посветен на четворица стрелани активисти од с. Долани.

Селото Долани претставувало посебна база на партиската организација од Штип, каде имала цврсти соработници. Со цел да ја уништи оваа тврдина бугарскиот окипатор на 03-08-1944 год. на ѕверски начин убил 4 активисти на НОВ.

## 1. БЕРОВО И БЕРОВСКО

**1/787. Берово.**

Спомен-плоча во месноста „Сувилак“ на кое на 10 мај 1942 година биле примени првите младинци од Малешевскиот крај за членови на КПЈ: Благој Брзев, Киро Медарски и Борис Ќосевски. На состанокот била присутна и другарката Вера Ацева, член на Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија.

**2/792. Берово.**

Спомен-плоча во месноста „Превалец“, лево од патот Берово — Пехчево, поставена на носач, граден од кршен камен-рустика, а се наоѓа на местото каде што на 7 октомври 1944 година во борба со германските окупатори загинал младиот поет и борец Ацо Караманов од Радовиш.

**3/793. Пехчево.**

Спомен-плоча во Пехчево, поставена на зградата на Поштата со што е обележано местото каде што во 1942 година биле одржани првите состаноци на комунистите, на кои се расправало прашањето за вооружена борба против окупаторот.

**4/795. Пехчево.**

Спомен-плоча во Пехчево, поставена на зградата на ЈУГОТУТУН во која на 23 септември 1944 се состанале делегациите на Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ и Главниот штаб на ОФ на Бугарија на кој биле разгледани борбените дејствија против Германија и создавањето на НР Македонија во составот на Нова Југославија.

**5/796. Пехчево.**

Спомен-плоча во Пехчево, поставена на старата училишна зграда во која на 7-9-1944 год. бил формиран првиот Народноослободителен одбор во Пехчево.

**6/800. с. Митрашинци.**

Спомен-плоча во с. Митрашинци, поставена на носач од бетон, а се наоѓа под селото на местото каде на 17-9-1944 година била формирана Педесеттата дивизија на Народноослободителната војска на Југославија, која ја продолжила борбата против германските окупаторски војски се до конечното ослободување на Југославија.

**7/803. Берово.**

Спомен-плоча во Берово, поставена на зградата на Секретаријатот за внатрешни работи на општината Берово, во која за време на бугарската окупација бил сместен бугарскиот полициски Участок, кој на 23-8-1944 година бил нападнат од борците на Четвртата македонска бригада, ги разбиле полициските сили и го ослободиле градот и Малешевијата.

**8/804. Берово.**

Спомен-плоча во Берово, поставена на зградата ДТВ „Партизан“ со која е обележано одржувањето на Првиот митинг во слободно Берово на 4-9-1944 година на кој зборувал и Светозар Вукмановиќ-Темпо.

**9/805. Берово.**

Спомен-плоча во Берово, поставена на старата зграда од Општинскиот суд. Во оваа зграда на 14-11-1944 година бил формиран Околиски комитет на КПМ за Берово на кој состанок биле присутни Вера Ацева и Љупчо Арсов.

**10/809. с. Владимирово.**

Спомен-плоча во с. Владимирово, поставена на зградата од Месната заедница како сеќавање на ослободувањето на селото на 23-8-1944 година и формирањето на првиот легален Народноослободителен одбор во Селото.

## 2. БИТОЛА И БИТОЛСКО

**11/155. Битола.**

Спомен-плоча во Битола, поставена е на Саат кулата со која им е оддадено почит и признание на паднатите борци во НОВ од Битола и Битолско.

**12/156. Битола.**

Спомен-плоча во Битола, поставена на зградата од Комерцијално-инвестиционата банка „Пелагонија“ за спомен на печатарскиот работник и првоборец од Битола Киро Димитров-Дандаро.

**13/158. Битола.**

Спомен-плоча во Битола поставена е на ул. М. Тито на зградата со бр. 61.
Спомен-плочата е посветена на ослободувањето на Битола од фашистичките окупатори на 04-11-1944 година и формирањето на културно-уметничкото друштво „Стив Наумов“.

**14/159. Битола.**

Спомен-плоча на зградата од сервисот на Авто-мото друштвото „Ѓорѓи Наумов“ во Битола. Посветена на првоборецот Ѓорѓи Наумов, обесен од бугарските окупатори во скопскиот затвор на 21-07-1942 година.

**15/160. Битола.**

Спомен-плоча во Битола, на ул. Димче Хаџи Поповски бр. 1. Во оваа куќа живеел првоборецот Димче Хаџи Поповски, борец и воен инструктор на битолскиот партизански одред „Пелистер“, кој загинал на трети мај 1942 година, кај Ореовската корија во борба со бугарската војска и полиција.

**16/161. Битола.**

Спомен-плоча во Битола на булевар „Први мај“ бр. 290, со што е обележана куќата во која живеел првоборецот Блаже Ристов Димитровски (Блаже Рогозинарот). Бил борец на битолскиот партизански одред „Пелистер“, а во борбата на трети мај 1942 г. со бугарските војски и полиција бил заробен кај Ореовската корија, осуден на смрт и обесен во скопскиот затвор на 22-07-1942 год.

**17/162. Битола.**

Спомен-плоча во Битола, поставена на зградата од Основното училиште „Кирил и Методи“. Се обележани настаните од Илинденскиот период и демострацијата од 02-08-1941 година, организирана од битолската партиска организација, со што е попречен подготвуваниот „голем“ митинг од страна на бугарските окупатори.

**18/163. Битола.**

Спомен-плоча на ул. Александар Турунџев зграда II (Ат-пазар) во Битола. На ова место во 1905 год. бил обесен легендарниот војвода Александар Турунџев, а на 2-8-1941 год. била организирана и изведена познатата Илинденска демонстрација против бугарскиот окупатор.

**19/165. Битола.**

Спомен-плоча во Битола на ул. Таки Даскало бр. 3а. Во оваа куќа се родил и живеел првоборецот Димитар Никола Тодоровски-Таки Даскалот. Кога бил формиран партизанскиот одред „Пелистер“, април 1942 г., тој бил избран за полит. комесар на Одредот. Загинал на 3-5-1942 год. кај Ореовската корија во борба со бугарските окупаторски војски.

**20/167. Битола.**

Спомен-плоча во Битола на ул. Охридска посветена на првоборецот Кочо Вангел Десано како признание за неговото учество во НОВ. Обесен во Скопскиот затвор од бугарските окупатори во 1942 год.

**21/169. Битола.**

Спомен-плоча на ул. Стив Наумов бр. 34 во која во месец септември 1943 год. бил формиран првиот орган на Народната власт за Битола под името „НАРОДНО-ОСЛОБОДИТЕЛЕН КОМИТЕТ“.

**22/171. Битола.**

Спюмен-плоча на ул. М. Тито бр. 130, поставена на зградата во која во почетокот на 1941 год. била формирана: „Женска набавно-продајна задруга“. Задругата постоела се до мај 1943 година преку која КПЈ легално ги спроведувала своите задачи против ненародните режими и окупаторските власти.

**23/172. с. Лажец.**

Спомен-плоча во с. Лажец, поставена е на Задружниот дом, како сеќавање на паднатите борци од Селото Стаматовски К. Стефан и Велиовски С. Шабан.

**24/173. с. Драгош.**

Спомен-плоча во с. Драгош, поставена на зградата од Земјоделско-испитателниот институт, како сеќавање на паднатите борци од Селото:

*Јовановски В. Ѓорѓи и Јолевски Д. Методија.*

**25/174. с. Канино.**

Спомен-плоча во с. Канино, поставена на куќата во која се родил првоборецот Никола Ристов Тодоровски (Коле Канински), за приз-

нание на неговото учество во борбата против ненародниот режим на стара Југославија и бугарската и германската окупација.

**26/175. с. Барешани.**

Спомен-плоча во с. Барешани, поставена на зградата од Задружниот дом, со која им е оддадено признание на паднатите борци во НОВ Стојчевски Ј. Панде и Спасевски П. Спиро.

**27/176. с. Олевени.**

Спомен-плоча во с. Олевени, поставена на чешмата во селото, со посвета на сеќавање на паднатиот борец во НОВ Иван Л. Неделковски.

**28/177. с. Бистрица.**

Спомен-плоча во с. Бистрица, поставена на зградата од училиштето „Крсте Мисирков" како сеќавање на паднатите борци во НОВ: Чулаковски Л. Крстин, Гаштевски Н. Лазар, Ковалиновски А. Ристо и Мирчевска Г. Паца.

**29/178. с. Буково.**

Спомен-плоча во с. Буково, поставена е на чешмата среде село, со посвета и сеќавање кон паднатите борци во НОВ од селото и тоа: Мачковски В. Стојан, Јаревски В Бранко и Србиновски К. Јован.

**30/179. с. Ореово.**

Спомен-плоча во с. Ореово, поставена е на носач од бетон во слободен простор и се наоѓа среде село. Посветена е на паднатите борци од битолскиот партизански одред „Пелистер", кои во нерамна борба со бугарската окупаторска војска и полиција загинале на трети мај 1942 година.

**31/180. с. Лавци.**

Спомен-плоча во с. Лавци, поставена на куќата во која се родил првоборецот од ова село и командант на Втората оперативна зона Тодор Ангеловски-Строгов (Тошо Даскалот), загинал во нерамноправна борба со бугарските окупаторски војски и полиција на 21-06-1943 година.
За овој настан е снимен филм: „Македонскиот дел од пеколот".

**32/181. с. Дихово.**

Спомен-плоча во с. Дихово, поставена на зградата од Задружниот дом како сеќавање на паднатите борци во НОВ и тоа: Ѓорѓиевски Т. Јонче, Ивановски В. Коте и Стојанов М. Стефан.

**33/182. с. Нижеполе**

Спомен-плоча во с. Нижеполе, поставена на зградата од Основ. училиште „Даме Груев", за сеќавање на паднатите борци: Кочо Н. Чолаковски, Фари К. Ибраимовски и Васил Т. Гановски.

**34/183. с. Рамне.**

Спомен-плоча во с. Рамне, поставена на Задружниот дом како сеќавање на паднатите борци во НОВ: Танас Т. Лозановски, Илија А. Кркушевски и Цветан В. Митревски.

**35/184. с. Ротино.**

Спомен-плоча во с. Ротино, поставена на Задружниот дом во знак на сеќавање на паднатите борци во НОВ и тоа: Милан С. Стојановски, Косте С. Петровски и Коле И. Лозановски.

**36/185. с. Ѓавото**

Спомен-плоча во с. Ѓавото, поставена на куќата на првоборецот Трајан Белев-Гоце, секретар на I реон на КПЈ во Битола, член на Оперативниот штаб од Првата оперативна зона и заменик комесар на баталјонот „Мирче Ацев". Загинал кај с. Зајас на 08-11-1943 год. во борба со окупаторските војски и балистичките банди.

**37/187. с. Ѓавото**

Спомен-плоча во с. Ѓавото, поставена на продавницата „Превалец" како сеќавање на паднатите борци во НОВ од ова село. (види прилог).

**38/188. с. Црноец**

Спомен-плоча во с. Црноец, поставена на зградата од училиштето „Иван Рибар-Лола" во знак на сеќавање на паднатите борци во НОВ: Ванчо Т. Јаневски и Јордан Н. Велјановски.

**39/189. с. Црнобуки**

Спомен-плоча во с. Црнобуки, поставена на зградата од трговското претпријатие „Шемница" како сеќавање на паднатите борци во НОВ: Добрушевски Ц. Ѓорѓија и Башлаковски Т. Стефан.

**40/190. с. Кукуречани**

Спомен-плоча во с. Кукуречани, поставена на Задружниот дом со посвета и сеќавање на паднатите борци во НОВ од ова село: Чамуровски Т. Ставре, Царовски Т. Стефан, Котевски Ц. Алексо и Ивановски Т. Благоја.

**41/902. Битола.**

Спомен-плоча на Кајмакчалан, поставена е на постамент во слободен простор на местото

каде за време на Првата светска војна била Болницата на Доктор Рајс. Посветена е на загинатите борци од Седмата македонска ударна бригада, загинати на 25-08-1944 година во борба со бугарските окупаторски војски. Во оваа борба загинала и Естреа Овадија-Мара, народен херој од Македонија.

**42/бб. с. Лавци.**

Спомен-плоча во с. Лавци, поставена на куќата на Лена Нечевска-Ташкова како сеќавање за престојот на илегалци за време на Народноослободителната војна 1941—1944 година.

## 3. ВАЛАНДОВО И ВАЛАНДОВСКО

**43/493. с. Раброво.**

Спомен-плоча во с. Раброво, во месноста „Колиби", на местото каде што се наоѓаат гробиштата на бугарските војници паднати во Првата светска војна. Спомен-плочата е изработена од бетон на која е напишан текст, на влажен материјал и поставена на носач од кршен камен и бетон во правоаголна форма во слободен простор.

Со спомен-плочата е обележано местото каде на 25 мај 1942 година за првпат била формирана партиска организација на КПЈ на партиското Поверенство за Валандово.

Со писмо бр. 4 од 01-01-1972 година, испратено до Републичкиот завод за заштита на спомениците на културата, Сојузот на здруженијата на борците од НОВ од Валандово го оспорува постоењето на ова обележје со кусо образложение дека спомен-плочата званично не била откриена поради што и не е призната. Меѓутоа обележјето и понатаму постои и не е отстрането.

## 4. ВИНИЦА И ВИНИЧКО

**44/815. Виница.**

Спомен-плоча на пл. Плачковица во месноста „Лисец" со што е обележано местото каде на 16 август 1944 година борците од Четвртата народноослободителна ударна македонска бригада им нанесле тежок удар на бугарските окупаторски војски. На местото на судирот окупаторот имал над 46 загинати војници и голем плен на војнички материјал и оружје.

**45/816. Виница.**

Спомен-плоча на пл. Плачковица во месноста „Лисец" (Влашки Колиби), со која е обележано местото каде на 23 јули 1944 година била формирана Четвртата народноослободителна македонска бригада (Младинска ударна).

**46/817. с. Градец**

Спомен-плоча во с. Градец. Посветена е на 12 паднати борци во НОВ од Селото и тоа:

Асанов А. Усеин
Чираков Р. Муимин
Чираков Р. Мејмед
Салиов Ферат
Саидов Ахмет
Бесимов Ибраим
Бајрамов Ш. Ќемал
Јузунов М. Усеин
Сулејманов А. Илми
Селиманов А. Мустафа
Усинов М. Мејмед
Омеров М. Мухарем.

**47/819. с. Блатец**

Спомени-плоча во с. Блатец, поставена на училишната зграда во која есента 1944 година била сместена Партизанската болница за Источна Македонија.

**48/820. Виница.**

Спомен-плоча на пл. Плачковица, во месноста „Бел Камен". Поради големото оштетување на плочата, текстот целосно е уништен, не можеше да се дознае каков настан на ова место е обележан. Потребните податоци не можев да ги добијам ниту во општинските одбори на СЗБ Виница и Кочани ни пак во „Хронологијата" за настаните во НОВ на подрачјето на СРМ. Дојдов до непотврдени податоци, во разговор со некои борци, дека на „Бел Камен" била Партизанската база и место каде Сојузниците со падобрани од воздух вршеле снабдување на единиците на НОВ со оружје и друга војна опрема.

**49/821. Виница.**

Спомен-плоча во месноста „Врши Дол", поставена на носач од бетон и челични прачки, зацврстени во бетонот, се наоѓа на местото каде на 21 мај 1943 година, во нерамна борба со бугарскиот окупатор, загинаа членовите на Штабот на партизанскиот одред „Гоце Делчев";
Ванчо Прке од Штип,предвиден за политички комесар на Четвртата оперативна зона; Тошо Арсов од Штип, командант на одредот; Ванчо Китанов од Пехчево; и Ацо Ѓорѓиев од Пиринска Македонија.

**50/978. с. Истибања**

Спомен-плоча во с. Истибања, поставена на носач од бетон, помеѓу две вертикали со различна големина, кои се обложени со плочи од сивкаст мермер. Посветени се на загинати селани во Шестоаприлската војна од 1941 година, Февруарскиот поход од 1944 година, паднати борци во НОВ и ЖФТ и тоа:

1. Атанасов Митко,
2. Усеиновски Елмаз и
3. Усеиновски Демирша загинат во Шестоаприлската војна.

Паднати борци во НОВ:
1. Захариев Постол
2. Божинов Славчо
3. Генчовски Алит.

Стрелани жители од германските окупатори на 16 октомври 1944 година:
1. Алексов Митко
2. Алексов Ѓорѓи
3. Ангелов Стоил
4. Амедов Шабан
5. Амедов Ибраим
6. Азизовски Ракип
7. Мустафовски Селим
8. Манов Никола
9. Исмаиловски Шабан
10. Исмаиловски Амди
11. Исмаиловски Мухарем
12. Штерјов Нако
13. Омеровски Рашид
14. Омеровски Рецеп
15. Стоименов Илија.

Спомен-плочата, лево од повисоката вертикала, посветена е на Третата група баталјони и борци погинати во судирот со бугарските окупатори на 14-02-1944 год.

## 5. ГЕВГЕЛИЈА И ГЕВГЕЛИСКО

**51/468. с. Негорци**

Спомен-плоча во с. Негорци, поставена на куќата на Тодор Бојмалиев, во која во текот на 1943 година се одржувале илегални состаноци на Месната партиска организација на КПЈ и Општинскиот народноослободителен одбор.

**52/473. Гевгелија.**

Спомен-плоча во Гевгелија на ул. Ѓорче Петров бр. 8, поставена на куќата на сегашниот сопственик Ристо Трајков. Во оваа куќа која порано била во сопственост на Алеко Каја, првоборец од овој крај, во јануари 1942 година бил формиран Местен комитет на СКОЈ.

**55/480. Гевгелија.**

Спомен-плоча во Гевгелија на ул. Страшо Пинцур бр. 4, во сопственост на Дељо Митренцев, во која 1943 година Месниот комитет на КПМ одржувал илегални состаноци и одлучил исфрлање на првите партизани од Гевгелиско.

**54/477. Гевгелија.**

Спомен-плоча во месноста „Барутни Магацини", поставена е на носач од натур-бетон, во слободен простор, на местото на кое бугарските окупатори во декември 1943 и јануари 1944 г. стрелале активисти на НОД од селата Конско, Негорци и еден од Т. Велес.

**55/480. с. Богданци.**

Спомен-плоча во с. Богданци, поставена на зградата во која на приземјето се наоѓа билетарницата на Автотранспортното претпријатие „Млаз". Посветена на борецот Марковски Васо од с. Серменин, кој на ова место загинал на 10-10-1944 год. во борба за ослободување на с. Богданци.

**56/483. с. Богданци**

Спомен-плоча во с. Богданци, поставена на куќата на Мито Теменугов-Железни, првоборец од овој крај, во која на 30-03-1943 год. Партиската организација од Богданци одржала состанок на кој донела решение за излегување на првите партизани од Богданци.

**57/491. Гевгелија.**

Спомен-плоча на планината Кожув, на врвот „Висока Чука", во месноста „Пољаната". Поставена на носач од монументален гранитен камен, во слободен простотр, на местото каде на 10-05-1943 година бил формиран гевгелискиот партизански одред „Сава Михајлов".

**58/492. Гевгелија.**

Спомен-плоча на пл. Кожув, во близина на „Висока Чука" и „Пољаната" со која е обележана Партизанската база на партизанските одреди „Сава Михајлов" и „Добри Даскалов".

## 6. ГОСТИВАР И ГОСТИВАРСКО

**59/305. с. Јанче.**

Спомен-плоча во с. Јанче, поставена на постамент во слободен простор во близина на зградата од Основното училиште.
На спомен-плочата се напишани имињата на паднатите борци во НОВ од селото:
Славе Н. Симоновски, Драган С. Гигоски и Рафе Р. Јанкулески.

**60/306. с. Ростуше.**

Спомен-плоча во с. Ростуше, поставена на носач во слободен простор во среде село како сеќавање на паднатите борци во НОВ од селото:
Бајрам Ризван, Славе Гавриловски, Саме Бајрами, Нецбедин Зенели, Ислам Мурати и Иван Негриевски.

**61/307. Св. Ј. Бигорски**

Спомен-плоча во манастирот Свети Јован Бигорски, поставена на фасадата од црквата со текст на посвета на Обласниот комитет на КПМ, кој во 1943 година престојувал во просториите на Манастирот и оттука раководел со Народноослободителната војна на ова подрачје и со работата на партизанската печатница „Гоце Делчев" во с. Битуше.

**62/308. с. Жировница**

Спомен-плоча во с. Жировница, поставена на постамент во слободен простор при влезот во Селото. Посветена е на загинати борци во НОВ од ова село.

**63/309. с. Галичник**

Спомен-плоча во с. Галичник, поставена е на куќата на Пејчин Томовски, а посветена е на формирањето на Првиот народноослободителен одбор во 1942 год. за ова село.

**64/310. с. Галичник**

Спомен-плоча во с. Галичник, поставена на куќата на Тошо Поповски, посветена на првиот состанок на партиската келија на КПЈ, одржан на 20-04-1942 год. на кој бил присутен и Кузман Јосифоски-Питу.

**65/311. с. Галичник**

Спомен-плоча во с. Галичник, поставена на постамент во слободен простор до зградата на поранешната жандармериска станица. Посветена на Ѓорѓи Василевски, борец на I македонска бригада, загинал на 16-05-1944 год.

**66/312—313. с. Маврово**

Спомен-плоча во с. Маврово, поставена на Планинарскиот дом со посвета на загинатите борци од Селото. (со иста содржина има и постара плоча на училишната зграда).

**67/314. с. Никифорово**

Спомен-плоча во месноста „Петилеп" во атарот на с. Никифорово, поставена на карпа на местото каде бил формиран Првиот мавровски партизански одред на 10-08-1942 год.

**68/315. с. Ново село**

Спомен-плоча во с. Ново Село, поставена на плевната на Паскали Апостоловски, со што е обележана трагичната борба на Првиот мавровски партизански одред со балистичките банди, на 27-04-1943 год. во која загинале 4 борци. а шестмина биле заробени, одведени во Тиранскиот затвор и таму обесени.

**69/316. с. Вруток**

Спомен-плоча на старата хидроцентрала „Вруток" која е посветена на нападот на Мавровскиот партизански одред, во јули 1943 год. кога заробиле 7 карабињери и големо количество оружје.

**70/317. Гостивар.**

Спомен-плоча на ул. Беличица бр. 4 во Гостивар, посветена на првоборецот Седек Тодоров Костовски, загинал 1941 во борба против окупаторот.

**71/318. Гостивар.**

Спомен-плоча на куќата на народниот херој Панче Поповски како признание за неговото активно учество во борбата против непријателот.

**72/319. Гостивар.**

Спомен-плоча во Гостивар на ул. Борис Кидрич бр. 6, поставена на фасадата од кон улицата а посветена е на шестмина стрелани борци на 10-11-1944 год. од страна на балистичките банди.

**73/320. Гостивар.**

Спомен-плоча на ул. ЈНА бр. 274, поставена е на куќата на првоборците Анте и Крсте Гиновски во која за време на фашистичката окупација се одвивала илегална дејност.

**74/321. Гостивар.**

Спомен-плоча во Гостивар, ул. Слободан Пеповски бр. 1, во која куќа во октомври 1941 г. бил формиран првиот МК на КПЈ за Гостивар.

**75/655. с. Зубовце**

Спомен-плоча во с. Зубовце, поставена на фасадата од продавницата на ТРО „Напредок". Посветена е на формирањето на првиот НО одбор во 1942 г., првата келија на КПМ во 1943 год. и паднатите борци во НОВ Јордан Ристовски, Миле Димитриевски и Тодор Огњановски.

**76/656. с. Пожаране**

Спомен-плоча во с. Пожаране, поставена на чешмата како сеќавање на паднатите борци во НОВ: Дамјан Алексоски, Божидар Симјановски, Ѓоре Андреевски и Драге Илиески.

**77/657. с. Неготино**

Спомен-плоча во с. Неготино, поставена на носач во слободен простор, а посветена е на формирањето на првата партиска организација на КПМ во селото во почетокот на 1944 година.

**78/659. с. Маврово.**

Во Спортско-рекреативниот центар во с. Маврово поставена е спомен-плоча од пообемни димензии.

Спомен-плочата е поставена на пано од бетон од задната страна на „Партизанска куќа". На плочата е напишан текст со содржина за настаните од НОВ во овој крај, учество на населението во НОВ и НОД, и имињата на паднатите борци во текот на НОВ 1941—1945 година.

**79/670. с. Лазарополе.**

Спомен-плоча во гробиштата во с. Лазарополе. Поставена е на носач во слободен простор, а посветена е на Драге Ристески од с. Карбуница — Кичевско кој загинал на 27-01-1943 година во борба со непријателот на ова подрачје.

## 7. ДЕБАР И ДЕБАРСКО

**80/203. Дебар.**

Спомен-плоча во Дебар, поставена на зградата на Друштвото за телесно воспитување „Партизан". Посветена е на борбата, во која се забарикадирале четворица борци од единицата на НОВ и воделе борба со окупаторските војски од 20 до 24 октомври 1943 и не дозволиле непријателот да ја заземе Зградата.

**81/204. Дебар.**

Спомен-плоча во Дебар, се наоѓа во дворот на Основното училиште „Братство и Единство", поставена е постамент во слободен простор, со која е обележана борбата помеѓу единиците на НОВ и окупаторските војски од 04. 08. 1944 година. Во оваа борба загинале: Панче Попоски, заменик комесар на баталјон и Петре Јовановски комесар на чета.

**82/205. Дебар.**

Спомен-плоча во Дебар, поставена на куќата на народниот херој Лиман Каба, во која на први јануари 1943 година бил формиран МК на КПЈ за Дебар во присуство на Кузман Јосифоски-Питу, член на Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија. Плочата има двојазечен текст.

**83/206. Дебар.**

Спомен-плоча во Дебар на ул. Трпе Броштички бр. 22 во која куќа на 25. 11. 1941 год. била формирана првата партиска организација за Дебар. Во истата куќа била сместена техниката на партиската организација, која не била откриена за време на фашистичката окупација.

**84/207. Дебар.**

Спомен-плоча во Дебар, поставена на постамент во слободен простор во паркот на Здравствениот дом. Посветена е на непознати борци загинати во борбата со окупаторот за ослободување на Градот на 13. 08. 1944 година.

**85/208. с. Голем Папрадник**

Спомен-плоча во с. Голем Папрадник, поставена на постамент во слободен просотр пред џамијата. Посветена е на загинатиот борец во НОВ Сали Османовски.

**86/210. с. Горенци**

Спомен-плоча во с. Горенци, поставена на постамент во слободен простор во близина на црквата. Посветена е на паднати борци во НОВ од селата Горенци и Пареши и тоа: Спироски Косто, Нурединоски Нуредин и Тароски Елез.

**87/210. с. Долно Мелничани**

Спомен-плоча во с. Долно Мелничани, поставена на постамент во слободен простор во близина на црквата. Посветена е на паднати борци во НОВ: Фиданоски Банде 1943 г., Ристески Ристе 1945 г., Гигоски Дуке 1944 г. и Павлески Јован 1945 г..

**88/211. с. Могорче**

Спомен-плоча во с. Могорче, посветена е на паднати борци против германските окупатори на Сремскиот фронт во 1945 година и тоа: Шукрија И. Адилоски, Амзо И. Имероски, Мислаим Е. Абдулоски, Мусо К. Мехмедоски, Шефкија Д. Камбероски, Мујадин М. Саитоски и Елмаз А. Малоски.

**89/212. с. Баниште.**

Спомен-плоча во с. Баниште, поставена на носач во слободен простор, во близина на црквата. Посветена е на паднатиот борец во НОВ од ова село, Софре Стефановски, борец на партизанска чета „Жупа", кој загинал на 18. 09. 1943 година во борба со балистичките банди кај с. Равен — Гостиварско.

**90/213. Дебар.**

Спомен-плоча во дворот на Трафостаницата во Дебар. Поставена на постамент во слободен простор десно при самиот влез во дворот. Посветена е на Амди Леши, командир на чета кој загинал на ова место во август 1944 година во борба со германските окупаторски војски.

**91/214. с. Д. Косоврасти.**

Спомен-плоча во с. Долно Косоврасти, поставена на носач во слободен простор како сеќавање на паднатите борци на Сремскиот фронт од селото и тоа: Алија Дестани, Исен Реџа и Шефки Даути.

**92/672. с. Г. Косоврасти.**

Спомен-плоча во с. Горно Косоврасти. Поставена на носач во слободен простор во дворот на училиштето. Текстот на плочата е посветен на паднатите борци во НОВ од селото и тоа: Амит Тафа, Есат Ваити и Рефик Мустафа.

## 8. ДЕЛЧЕВО

**93/811. Делчево.**

Спомен-плоча во Делчево, поставена на зградата од трговската организација „Пирин". Во оваа зграда во ноември 1944 година била формирана првата Синдикална организација во Делчево.

## 9. ДЕМИРХИСАРСКО

**94/375. с. Ракитница.**

Спомен-плоча во с. Ракитница, поставена на носач во слободен простор, граден со кршен камен во форма на пирамида.
Спомен-плочата е посветена на паднатите борци во НОВ од ова село.

**95/376. с. Ракитница.**

Спомен-плоча во с. Ракитница. Поставена на куќата на Најдо Вељановски-Чергата современик на социјалистот Веле Марков, учесник во Илинденското востание 1903 год. и НОВ. Во оваа куќа на 15. 05. 1941 година била формирана Првата партиска келија на КПЈ за с. Ракитница.

**96/377. с. Ново Село**

Спомен-плоча во с. Ново Село, поставена на носач во слободен простор ,десно од патот пред селот во ливадите. Посветена на паднатите борци од селото: Ванчо Н. Блажевски, Јордан К. Трајковски и Борис В. Христовски.

**97/378. с. Прибилци**

Спомен-плоча во с. Прибилци, поставена на куќата на Вангел Мишевски во која за време на окупацијата била сместена бугарската општинска власт. Плочата е посветена на нападот на партизанскиот одред „Питу Гули" на 05. 08. 1942 год. кога била запалена архивата на општината и бил одржан Митинг во селото.

**98/383. с. Брезово**

Спомен-плоча во с. Брезово, поставена на чешмата при влегување во селото. Посветена е на паднатите борци во НОВ од селото и тоа: Глигур Ламбев, Мито Н. Миленкоски и Миле С. Андоноски.

**99/385. с. Бабино**

Спомен-плоча во с. Бабино, поставена на чешмата среде село со посвета на загинатите борци во НОВ од селото (види прилог).

**100/386. с. Вирово.**

Спомен-плоча во с. Вирово, поставена на чешмата во селото, посветена на паднатите борци во НОВ од ова село и тоа: Петкоски Славе и Спороски Никола.

**101/387. с. Боиште.**

Спомен-плоча во село Боиште, поставена на носач во слободен простор во дворот на училиштето „Климент Охридски". На плочата се напишани имињата на паднатите борци во НОВ од селото со посвета.

**102/389. с. Жван.**

Спомен-плоча во с. Жван, поставена на чешмата средсело. На спомен-плочата се напишани имињата на паднатите борци во НОВ, година на раѓањето и загинувањето и тоа:
Дамчевски Борис 1918—1944
Џамбазовски Симе 1894—1945
Стефановски Крсте 1925—1947

## 10. М. БРОД И БРОДСКО

**103/330. с. Дреново.**

Спомен-плоча во с. Дреново поставена на куќата на Генади Лешков. Во оваа куќа во март 1942 година била формирана Првата партиска келија на КПЈ за овој крај.

**104/331. с. Локвица.**

Спомен-плоча во с. Локвица поставена на носач во слободен простор во форма на пирамида. Посветена на борбата за ослободување на ова село и загинувањето на Комесарот на Прва чета и двајца борци од Петтата народноослободителна бригада во борба со окупаторските војски.

**105/333. с. Здуње**

Спомен-плоча во с. Здуње, поставена на носач во слободен простор во форма на пирамида. Посветена на седуммина борци од Петата прилепска бригада и командантот на Бригадата, Илија Игески-Цветан, кои загинале на 28. 08. 1944 година во борба со бугарските окупаторски војски од пограничната караула.

**106/337. с. Томино**

Спомен-плоча во с. Томино, поставена на фасадата од училишната зграда. Посветена е на формирањето на Партизанската болница во оваа зграда на 04. 09. 1944 година.

**107/338. с. Барбарос**

Спомен-плоча, лево од патот Прилеп—Брод, во атрот на с. Барбарос, поставена на носач чешма во форма на пирамида. Посветена на деветмина стрелани борци од бугарските окупаторски војски, кои припаѓале на Првата македонско-косовска бригада во февруари

1944 година и на единаесетмина паднати борци за ослободување на земјата од фашистичките окупатори.

**108/бб. с. Црешнево.**

Спомен-плоча во с. Црешнево се наоѓа во дворот на Училиштето. Поставена на носач во слободен простор во форма на пирамида. На плочата има текст со посвета и имиња на паднатите борци во НОВ од ова село.

**109/бб. с. Барбарос.**

Спомен-белег во меснюста „Барбарос" посветен на првоборецот Слободан Пеповски од с. Вруток — Гостиварско.
Покрај текстот со посвета постои и мозаично плато со тематика од НОВ односно колона партизани, со асоцијација на „Богомилскиот поход" од 1944 год. кога Слободан на ѕверски начин е убиен од бугарските окупатори.

## 11. НЕГОТИНО И НЕГОТИНСКО

**110/506. Неготино.**

Спомен-плоча во дворот на манастирот „Свети Ѓорѓија". Поставена е на постамент од терацо во слободен простор. На плочата има напишано римуван текст со посвета на Бабата Митра Неготинка која германските окупатори жива ја изгореле во една од просториите на Манастирот во септември 1944 година, како одмазда зашто Бабата Митра им овозможила на група заробени партизани да избегаат од една просторија на манастирските конаци во кои германските окупатори ги затвориле.

**111/510. с. Стрмашево**

Четири спомен-плочи во с. Стрмашево поставени се на гранитна карпа, трите се посветени на загинатите борци од Гевгелија: Владс Кантарџиев, Васо Карајанов-Леонид и Илија Миов-Пипаљин, а четвртата плоча, со римуван текст е посветена на опожарувањето на Селото, од страна на бугарскиу токупатор, како одмазда за целосно разбивање на полициските одред „Бенковски" од страна на борците од Втората македонска ударна бригада. Во оваа борба биле убиени 31 полицаец додека дваесетина, меѓу кои имало и ранети, со бегање кон Неготино и Кавадарци се спасиле.
Бригадата имала четворица паднати и шест ранети борци меѓу кои и Коце Стојановски-Металец од Скопје. Борбата се водела на 11 — 12 јуни 1944 година.
За одмазда, на ѕверски начин биле убиени селаните Цандо Тодоров и Јано Глигоров чии синови биле борци во Втората бригада.

**112/516. Неготино.**

Спомен-плоча во Неготино, во близина на бензинската пумпа, на местото каде на 16 јуни 1943 година бугарските полицајци на ѕверски начин го убиле провоборецот од Неготино Манчо Малиминов. Сега ова обележје е урнато, а западно од Бензиската пумпа изграден е споменик на Малиминов во авторство на *Томе Андреевски, акад. скулптор.*

**113/517. с. Црвени Брегови**

Спомен-плоча во атарот на с. Црвени Брегови, десно од главната магистрална сообраќајница Скопје—Гевгелија, до плантажите со лозја на стопанството „Црвени Брегови". Поставена е на носач од бетон во слободен простор, а посветена е на херојската борба на Никола Петров, борец на партизанскиот одред „Добри Даскалов", кој на 24 јуни 1943 година сам водел борба против многубројните бугарски полицајци и војска. За да не падне жив во рацете на непријателот, а се наоѓал во безизлезна положба, сам се убил. За овој подвиг на Никола Петров народниот пејач му испејал песна.

**114/520. с. Горни Дисан**

Спомен-плоча во с. Горни Дисон, се наоѓа под Црквата од десната страна при влезот во Селото. Поставена е на носач од бетон, во слободен простор во форма на призма. Посветена е на Диме Поп Атанасов од Кавадарци, кој како член на КПЈ ,со неколку другари оди во Горни Дисан да врши агитација за собирање на оружје за борба против окупаторот. Убиен е од домашни предавници и бугарски полицајци на 13 јуни 1941 година. Диме Поп Атанасов спаѓа меѓу првите жртви на бугарската фашистичка окупација.

**115/960. Неготино.**

Спомен-плоча во Неготино, на улица Цандо Апаратчето бр. 11, поставена на куќата на првоборецот од Неготино Александар Донев-Апаратчето, сегашен сопственик Ристо Димитров, во која на 3-ти мај 1941 година бил формиран Прв МК на КПЈ за Неготино. На состанокот бил присутен и членот на Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија — Страшо Пинџур.

**116/967. с. Тимјаник**

Спомен-плоча во с. Тимјаник, посветена на паднатите борци во НОВ од селото: Ристо Велков Колев, и Тодор Ристов Минов. Ристо загинува за ослободувањето на Прилеп, а Тодор за ослободувањето на с. Габрово во борба со германските единици во 1944 година.

**117/963. Неготино.**

Спомен-плоча во Неготино со која е обележана куќата во која на 20. 09. 1941 година

МК на КПЈ за Неготино одржал состанок на кој бил присутен и секретарот на ПК на КПЈ за Македонија Лазар Колишевски. На состанокот било заклучено да се забрзаат подготовките за организирање на партизански одреди за водење на вооружена борба против фашистичките окупатори и нивните соработници.

## 12. КАВАДАРЦИ И КАВАДАРСКО

**118/534. Кавадарци.**

Спомен-плоча во Кавадарци на ул. Браќа Џунови бр. 12. Поставена е на куќата на Јован Планински во која на 12. 10. 1943 година Првиот народноослободителен одбор за Кавадарци одржал илегален состанок, на кој биле донесени значајни решенија, меѓу кои, борба против окупаторот и ширење на Народноослободителната власт, на слободната и окупираната територија во Тиквешијата.

**119/541. с. Конопиште**

Спомен-плоча во с. Конопиште, поставена на носач во слободен простор, изработен од кршен камен во форма на трапез. Посветена е на паднати борци во НОВ од селото на Крсте Крстев и Александар Јошев, кои загинале во борба за ослободување на земјата. Крсте во 1944 г. во борба со балистите во Западна Македонија, а Александар Јошев кај Винковци 1945, во борба со Германците на Сремскиот фронт.

**120/542. с. Горна Бошава**

Спомен-плоча во с. Горна Бошава, се наоѓа во дворот на Основното училиште „Илинден", поставена е на носач од бетон во слободен простор, во фрма на правоаголник на кој горниот дел е засводен. Посветена е на Доне Стојанов и Ресто Ј. Ѓорѓиев. Загинале во Дреновска Клисура на 10. 09. 1944 година во борба со Германците.

**121/545. с. Бојанчиште**

Спомен-плоча во с. Бојанчишта, се наоѓа лево од патот пред да се влезе во селото. Поставена е на носач од бетон кој има форма на квадар (натур-бетон). Посветена на борбата на партизанскиот одред „Добри Даскалов" со бугарската полиција и војска, на 18 мај 1943 година, во која борба загинале борците: Милан В'чков, Лазо Стојанов и Цано Поп Ристов—Тарзан од Кавадарци и Лазо Ристов и Атанас Гоцев од с. Бојанчишта, чии имиња се врежани на спомен-плочата за вечен спомен.

**122/549. Кавдарци.**

Спомен-плоча во Кавадарци, поставена на една од зградите на Тутуновиот комбинат. Посветена е на формирањето на Првата партиска организација на КПЈ во Монополот на ден 24 април 1941 година во состав;

— Киро Спанџов-Брко, секретар на келијата;
— Глигор Гичевски-Ивче член
— Радојка Поцева-Дафина член
— Наце Златевски-Ѓорчо член
— Данчо Поп Атанасов-Гано член
— Благој Крстиќ-Јошка член

Податоците за членовите на партиската организација му ги соопштил Наце Златевски на 10. 11. 1978 на Ѓорѓи Трајковски во Кавадарци.

**123/551. „Клинска Леса"**

Спомен-плоча на брегот на Тиквешкото Езеро, во месноста „Раван" (Клинска Леса"), на местото каде на 10 јуни 1943 од заседа на бугарската војска биле убиени:

— Димката Ангелов-Габерот, политички комесар на Третата оперативна зона, од с. Ваташа Кавадарско.

— ПаноМударов-Фрањо, командир на одделени во партизанскиот одред „Добри Даскалов", од Кавадарци.

— Ило Јованов Виларов-Сокол од Неготино, член на МК на КПЈ за Неготино и командир на чета во партизанскиот одред „Добри Даскалов".

— Стојан Петров од с. Галиште соработник на НОВ.

**124/553. с. Ресава**

Спомен плоча во с. Ресава, поставена на носач од бетон, во слободен простор, се наоѓа во селските гробишта. Посветена е на паднати борци во НОВ од 1941—1945 година:

— Блажо П. Тодоровски-Чичото од с. Ресава, член на КПЈ, заменик командир на одредот „Добри Даскалов" и командир на првата десетина. Учествува во борбите против бугарските окупаторски војски кај Ресава, Гарниково, Бојанчиште и Драдња. Загинува кај с. Никодин на 10. 06. 1943 год., а за народен херој е прогласен на 11. 10. 1953 година.

— Ристо Ефремов од с. Ресава, борец во Четвртата македонска бригада и учесник во повеќе борби кај Струмица, Кочани, Свети Николе и Крива Паланка. Загинува на 15 јули 1944 година.

— Блажо Ефремов од с. Ресава, во НОВ стапува кон средината на 1944 година и учествува во борбите во Тиквешијата, Бујановац и други места. Загинува на 17 август 1944 година на Паруца во борба со бугарските окупаторски војски.

— Клинчаров Д. Трајчо од с. Ресава.

— Ратко Биковски од с. Ресава, борец на Втората македонска бригада, загинува во сеп-

тември 1944 год. во борба со Германските единици во Дреновска Клисура.

— Блажо Д. Стефанов од с. Бегниште, загинал на 9 септември 1944 година.

— Цандо Т. Трајков од с. Ресава, борец во Четвртата македонска бригада, загинал на 15. 07. 1944 на планината Плачковица (Паруца).

— Вандо Стафилов, од с. Ресава, борец во Четвртата бригада, загинал на 17. 08. 1944 на Паруца.

— Наќо Ј. Кичев (Ивановски) од с. Ресава, задмински работник, загинал во јануари 1945 год. во с. Дисан, во така наречената „Дисанска афера).

— Цандо Шиков од с. Ресава, борец во Четвртата македонска бригада, учествувал во сите борби кои што ги води Бригадата, несреќно загинува во април 1945 година.

**125/555. с. Шешково**

Спомен-плоча во с. Шешково, поставена на носач од бетон, а посветена на формирањето на Четириесет и првата народноослободителна дивизија (Прва македонска) на 25 август 1944 година, чии борци водеа борба против окупаторските војски се до конечното ослободување на земјата.

**126/559. Кавадарци.**

Спомен-плоча во Дреновска Клисура, лево на височината од патот за Прилеп. Поставена на носач од камен и бетон, а посветена на жестоките борби на Втората, Деветтата, Десеттата и Единаесеттата народноослободителна бригада со окупаторските војски во 1944 година.

**127/560. Кавадарци.**

Спомен-плоча во атарот на с. Фариш, десно од патот кон Прилеп, поставена е на местото каде на 12 јуни 1943 година бугарските окупатори стрелале група заробени партизани од одредот „Добри Даскалов“ и негови соработници: Илија Костов, Ванчо Гунов, Душан Камчев Јуруков, Рајна Соколова, Фруса Чедомирова, Илија Зарев, Ацо Хаџи Илов, Ѓоре Јанчев, Милан Здравков, Блажо Кузманов и Атанас Лазаров.

**128/940. Кавадарци.**

Спомен-плоча во месноста „Калница“, на 2 до 3 км. југоисточно од Кавадарци, поставена е во рамка од челични профили, на местото каде на 13 август 1943 година бил убиен борецот од партизанскиот одред „Добри Даскалов“ Тоде Хаџи Тефов од Кавадарци.

**129/956. Пл. Вишешница.**

Спомен-плоча под врвот „Вишешница“ поставена на гранитна карпа, во близина на местото каде што на 14 мај 1943 година бил формиран партизанскиот одред „Добри Даскалов“. До ова место се оди по Тиквешкото Езеро, покрај Полошкиот манастир и уште околу 2 км. од брегот на Езерото кон Вишешница.

## 13. КИЧЕВО И КИЧЕВСКО

**130/122. Кичево.**

Спомен-плоча во Кичево на ул. Стојан Божиновски бр. 13. Есента 1943 година во оваа зграда престојувале членовите на ГШ на НОВ и ПОМ и други општественополитички организации кога Кичево за првпат било ослободено од окупаторите.
Денеска оваа и соседната зграда се адаптирани и во нив е поставена постојана историска музејска поставка „Западна Македонија во НОВ“.

**131/326-6. Кичево — М. Лопушник**

Спомен-плоча на пл. Мал Лопушник. Поставена е на гранитна карпа на местото каде што на 21 мај 1943 година бил формиран Кичевско-мавровскиот партизански одред.

**132/111. Кичево.**

Спомен-плоча во Кичево, поставена на зградата од Друштвото за телесно воспитување „Партизан“, во која на 24. 09. 1943 година во слободно Кичево биле формирани: Општинскиот, Околискиот и Обласниот Народноослободиетлен одбор.

**133/112. Кичево.**

Спомен-плоча во Кичево на ул. 29 Ноември бр. 46. Во оваа куќа есента 1941 год. бил формиран МК на КПЈ за Кичево кој понатаму раководел со организирана борба против окупаторот.

**134/113. Кичево.**

Спомен-плоча во Кичево, поставена на зградата од Ложилницата, со која е обележан Штрајкот на железничарите од 1942 година. Штрајкот бил организиран од МК на КПЈ за Кичево, а со него раководел Тане Цалевски, секретар на партиската келија на железничарите и Никола Димитриевски-Лаќо.

**135/114. с. Вранешница**

Спомен-плоча на зградата од Основното училиште „Ванчо Србаков“ во с. Вранешница. Посветена на состанокот на Околискиот народноослободителен одбор од октомври 1944 год. на кој било решено за општа борба против окупаторот за ослободување на земјата

## 14. КОЧАНИ И КОЧАНСКО

**136/824. Кочани.**

Спомен-плоча во Кочани, на ул. М. Тито бр. 30, поставена на зградата на ПТТ сообраќај, на местото каде што била куќата на тогашниот сопственик Љубо Павловиќ, во која во 1941 г. било формирано читалиштето „Искра" кое одиграло значајна, просветна и мобилизаторска улога во подготовките на вооружената борба против фашистичките окупатори.

**137/828. Кочани**

Спомен-плоча во Кочани, поставена на челични профили, прицврстени на носач од бетон, се наоѓа во слободен простор на излезот од Градот кон Виница, од левата страна на патот, на местото каде на 23 мај 1943 година бугарската фашистичка полиција ги стрелала борците на партизанскиот одред „Гоце Делчев" Митко Мишев Цецов, металски работник од Штип и Коле Симеонов Георгиев-Нехтенин, берберски работник исто од Штип.

**138/830. с. Грдовци**

Спомен-плоча во с. Грдовци, заедно со носачот, во форма на призма, претставува една целина, а се завршува со гравура на Грбот на СРМ од мермер. Посветена е на паднати борци на Сремскиот фронт од Селото и тоа: Мите Ѓорѓиев Павлов и Глигор Лазаров.

**139/831. с. Видовиште**

Спомен-плоча во с. Видовиште, поставена на носач во слободен простор, среде село, а посветена на паднати борци во НОВ од Селото и тоа:

Штерјов Костов Калчо, Ангеловски Станојов Арсо, Пешов Павлов Глигор, Бошков Костадинов Арсо и Јакимовски Василев Стамен.

**140/832. с. Теранци**

Спомен-плоча во с. Теранци, поставена на носач од бетон во слободен простор во форма на пресечена пирамида. Посветена на паднати борци во НОВ од Селото и тоа:

Билаљов Ибраимов Кмеал, Ефремов Димов Стојче, Ефремов Јованов Тодор, Вучков Спасов Богатин и Митров Штерјов Коста.

**141/834. Кочани.**

Спомен-плоча во Кочани, поставена на зградата на ДТВ „Партизан" а посветена е на Ване Т. Ефтимов-Грдовјанче, за неговата активност во скоевската и партиска организација од 1941 до октомври 1942. Умира во санаториумот „Сурдулица" од тешка болест и измачувања.

**142/836. с. Соколарци.**

Спомен-плоча во с. Соколарци, поставена на носач од обработен камен во слободен простор и посветена на паднати борци во НОВ и умрени од последици добиени во НОВ и тоа: Јован Малинов Јосифов жртва на фашистичкиот терор;

Пенчо Игнатов Анастасов, Киро Наков Крстев, Лазар Гацев Манов и Мичо Филев Данилов паднати во борбите на Сремскиот фронт а од здобиените рани умреле: Јанко Сајков Митков и Блаже Гигов Манов.

**143/837. с. Уларци**

Спомен-плоча во с. Уларци, поставена на носач од бетон продолжен со терацо во слободен простор. Посветена на масакарот на германскиот окупатор што го изврши на 14. 10. 1944 г. кога во две групи стрелаше жителе од Селото како одмазда за своите неуспеси и тоа:

Донев Насе, Ефремов Дане, Манојлов Ѓоре, Манојлов Санде, Јованов Димитри, Димитров Тодор, Анев Стојанче, Стојанов Павле, Ефремов Миле, Милев Блаже, Јованов Саздо, Саздов Ванчо, Панов Трајчо, Динев Гоше, Миланов Атанас, Трајанов Санде, Мијалчов Митко, Митев Саздо, Наумов Коне, Сандев Ристо, Трајанов Глигор, Стефан Ѓуров, Коле Наумов од с. Батање, Трајан Јованов од с. Горни Балван, Нацев Здравко од с. Соколарци и Љубе Илиев од Кочани, како и уште 13 други стрелани чии имиња не се напишани на Спомен-плочата.

На истиот носач, од другата страна, се наоѓа друга спомен-плоча на која се напишани имињата на оние жители кои го преживеале масакарот по пат на бегање од местото на стрелањето и тоа:

Блаже Митев Коцев, Миташ Донев Јанев, Стојан Милев Ефремов, Гоче Анев Андов, Јанко Стојанчев Нисов, Стефко Донев Ефремов, Даде Монев Коцев, Коле Станков Нацев, Даде Трајанов Јосев и Стојан Панов Иванов. Вкупно стрелани 39 и 10 преживеани, тоа значи на стрелање биле изведени 49 жители од Селото и други места.

## 15. КРАТОВО И КРАТОВСКО

**144/858. Кратово.**

Спомен-плоча во Кратово, поставена на зградата од Фабриката за брусено платно и хартија „Иднина". На ова место на 17. 09. 1944 г. Германските окупатори ги стрелале жителите од овој крај:

Димко С. Митевски, Благој В. Стаменов Спасо С. Стаменов, Борис М. Јакимовски Тодос А. Стоилковски, Велин Спасов и Стоиман С. Трајков како одмазда за претрпениот пораз кај „Здравчи Камен" во борбата со Кратовскиот партизански одред.

**145/864. Кратово.**

Спомен-плоча во Кратово, поставена на куќата со бр. 22 на ул. Гоче Пазвански, кој бил и сопственик на куќата. Во оваа куќа во текот на НОВ била сместена партиската техника во која се печателе летоци и друг материјал. Истата куќа служела за одржување на илегални состаноци на кои се донесувале решенија за подготовки и организирање на оружена борба против окупаторот.

**146/865. Кратово.**

Спомен-плоча во Кратово, поставена на поранешната училишна зграда (сега ф-ка за стакло — Скопје), во која за време на окупацијата била сместена бугарската окупаторска војска и полиција. Посветена е на борбата и ослободувањето на Кратово, од страна на Третата македонска ударна народноослободителна бригада, на 24. 04. 1944 г. Во оваа борба била заробена целаат бугарска Ловечка дружина со 60 убиени, 120 заробени војници, официри и полицајци и бил запленет голем воен и друг материјал и тоа: 7 камиони, 2 лесни коли, 4 минофрлачи, 4 тешки митролези, 129 пушки и др. Бригадата имала само двајца убиени борци.

**147/866. Кратово.**

Спомен-плоча во месноста „Лисец" (Тромеѓа"), поставена на носач од обработен камен, во слободен простор, на местото каде на 25 април и 20 мај 1944 година борците од Третата македонска ударна бригада, Шестата јужноморавска и Косовскиот одред ги разбиле единиците на бугарската окупаторска војска. Во оваа борба (20 мај) тешко била ранета Вера Јоциќ, народен херој, која подоцна починала во с. Саса Делчевско.

## 16. КРИВА ПАЛАНКА И КРИВОПАЛАНЕЧКО

**148/870. Крива Паланка.**

Спомен-плоча на височината „Чупино Брдо". Поставена на носач од обработен камен и бетон со која е обележано местото каде на 14 јуни 1944 година единиците на НОВ, Третата македонска бригада, Шестата јужноморавска бригада и Косовските баталјони му нанесоа тешки удари, односно наполно ги разбија многубројните бугарски окупаторски војски.

**149/871. Крива Паланка.**

Спомен-плоча под височината „Чупино Брдо". Поставена на носач од кршен камен, кој има функција на чешма. Плочава го обележува истиот настан, како и под ред. бр. 148/870, само со таа разлика што текстов е напишан на српскохрватски јазик, а предходниот на македонски јазик.

**150/872. с. Метежево**

Спомен-плоча во с. Метежево, поставена на куќата на Каравиљ Цветановски во која на 6 август 1944 година било формирана Команда на место за Кривопаланечкиот крај.

**151/874. Крива Паланка.**

Спомен-плоча во Крива Паланка, поставена на зградата на ДТВ „Партизан", а посветена на ослободувањето на над 800 интернирци од страна на Јужноморавскиот одред, од 13-01-1944 г. собрани од околните села од бугарскиот окупатор со цел да бидат интернирани.

**152/875. Крива Паланка.**

Спомен-плоча на зградата на хотелот „Турист", со што е обележано местото каде што била куќата на Ленка Тамбурковска, во која на 7 ноември 1944 год. била формирана првата партиска организација на КПМ за општината Крива Паланка.

**153/876. с. Варовиште**

Спомен-плоча кај с. Варовиште, аплицирана на бетонска плоча и поставена на носач од обработен камен, го обележува местото каде на 03-10-1944 година Кривопаланечкиот партизански одред водел жестока борба со германските фашистички војски, во која борба загинале борците: Милан Ристиќ од с. Луке, Цене Митевски од с. Луке, Стоимен Становски од с. Киселица, Богдан Младеновски од с. Киселица, Божин Милковски од с. Конопница, Живан Божиновиќ од с. Лесница, Јанче Милковски од с. Дубровица и Стоимен „Брко" од с. Сурлица.

**154/879. с. Ранковци**

Спомен-плоча во с. Ранковци, поставена е на куќата на Лампе Младеновски во која за време на фашистичката окупација била сместена бугарската општинска окупаторска власт. На 23-09-1943 година единиците на НОВ ја запалиле архивата на окупаторот за што е посветена и плочава.

## 17. КРУШЕВО И КРУШЕВСКО

**155/343. Крушево.**

Спомен-плоча на улица Манчу Матак бр. 41. Со спомен-плочата е обележана куќата во која се родил народниот херој на Југославија од Македонија Манчу Матак. Во истата се одржувале илегални состаноци на членовите на КПЈ, за време на стара Југославија и за време на фашистичката окупација, за зацврстување на редовите на КПЈ во Крушево и отпор против окупаторот.

**156/346. Крушево.**

Спомен-плоча во Крушево, поставена на зградата од Управата на претпријатието за обработка на тутун, со која е обележан штрајкот на монополските работници во јуни 1942 год. Штрајкот бил организиран од Месната партиска организација, а кон штрајкачите се приклучиле и другите работници од Градот.

**157/348. Крушево.**

Спомен-плоча на ул. Благој Целев бр. 47. Во оваа куќа илегално престојувале партиски работници и членови на ПК КПЈ за Македонија каде одржувале состаноци како пред априлската војна 1941 год. така и за време на фашистичката окупација. Во истата постоела илегална скривница, во која за време на блокадата од бугарскиот окупатор од 20 до 22-12-1942 год., се наоѓале: Манчу Матак и Кирче Ристески и не биле откриени.

**158/349. Крушево.**

Спомен-плоча на ул. Таки Бербер бр. 16. Во оваа куќа МК на КПЈ за Крушево, во март 1942 година, донесол решение за исфрлање на првиот партизански одред „ПИТУ ГУЛИ".

**159/350. Крушево.**

Спомен-плоча на ул. Мише Ефтимов бр. 35. Со спомен-плочата е обележано местото (куќата) каде што на 17-11-1942 година првоборецот Мише Ефтимов загинал во борба против многубројните бугарски полицајци и војска. За да не падне жив во рацете на џелатите се самоубил.

**160/352. Крушево.**

Спомен-плоча на ул. Мише Ефтимов бр. 44. Во оваа куќа од 04-10-1941 година па се до април 1942 година работела илегалната партиска техника за Крушево. Во истата куќа во ноември 1941 година бил формиран Првиот воен штаб за Крушевскиот крај.

**161/353. Крушево**

Спомен-плоча на ул. 8 септември бр. 27, во која куќа се родил и го поминал раното детство народниот херој на Југославија од Македонија Наум Наумовски-Борче. Член на КПЈ станал во 1940 год., затваран во „Ага Циганлија", а по капитулацијата на Стара Југославија и бугарската окупација на Македонија преминува во илегалство. Станува секретар на МК на КПЈ за Крушево, комесар на одредот „Питу Гули", заменик комесар на Втората оперативна зона, политички комесар на баталјон, комесар на Првата македонска дивизија, член на ЦК КПМ од октомври 1944 год, и многу други високи политички функции.
За Народен херој е прогласен на 29-11-1953 год.

**162/361. Крушево.**

Спомен-плоча на ул. Никола Карев бр. 11. Оваа куќа за време на НОВ била прифатилиште на илегалци, склад за чување на оружје и материјали и место за одржување на партиски состаноци.

**163/363. Крушево.**

Спомен-плоча на ул. Никола Ѓурковиќ бр. 14. Оваа куќа од 1941 год. па до ослободувањето на земјата од фашистичките окупатори служела за престој на илегалци, членови на МК на КПЈ за Крушево и во истата се одржувале илегални состаноци.

**164/364. Крушево.**

Спомен-плоча на ул. Шула Мина бр. 25а. Оваа куќа, во текот на НОВ, служела за прифаќање на илегалци, за одржување на илегални состаноци и врски, склад за оружје и друг воен материјал.

**165/365. Крушево.**

Спомен-плоча во близина на напуштеното село Трстеник. Поставена на градбата на чешмата која има форма на пирамида. Ова место, во текот на НОВ служело за одржување на илегални состаноци и прифаќање на борци за пртизанските одреди. Поради ваквата функција оваа месност сега е позната како „Партизанска база".

**166/366. Крушево.**

Спомен-плоча, поставена на носач во слободен простор, се наоѓа десно од патот Прилеп — Крушево. На ова место постоела воденица која во текот на 1941 год. служела за врска помеѓу Прилеп и Крушево и обратно.

**167/367. с. Норово**

Спомен-плоча во с. Норово, поставена е на куќата на Бајрамовски Џемаил, во која 1941 година била формирана Првата партиска организација на КПЈ за албанското национално малцинство.

**168/369. с. Растоица**

Спомен-плоча во с. Растоица, поставена на носач во слободен простор во форма на пресечена пирамида, посветена на седуммина паднати борци во НОВ од Селото.

**169/370. с. Кочишта.**

Спомен-плоча на паднати борци во НОВ во с. Кочишта. Поставена е на носач граден од кршен камен и цемент во форма на пресечена пирамида, се наоѓа среде село. На плочата има текст со посвета и имиња на паднатие борци од селото.

**170/371. с. Пуста Река.**

Спомен-плоча во с. Пуста Река, поставена на носач во слободен простор во форма на пресечена пирамида, а се завршува со петокрака. На спомен-плочата е напишан текст со посвета и имињата на паднатите борци во НОВ од селото.

**171/374. „Грујова Нива".**

Спомен-плоча во месноста „Грујова Нива". Поставена на носач во слободен простор, граден од бетон, во форма на пирамида.
Со спомен-плочата е обележано местото на кое на 16-04-1942 година бил формиран Крушевскиот партизански одред „Питу Гули".

## 18. КУМАНОВО И КУМАНОВСКО

**172/30. Куманово.**

Спомен-плоча во Куманово, поставена на зградата на Собранието на општина Куманово во која на 30-07-1943 година бил формиран првиот Народноослободителен одбор за Куманово.

**173/31. Куманово.**

Спомен-плоча во дворот на Историски музеј во Куманово, на која се напишани имињата на борците од Кумановските партизански одреди од 1941 год. На левата страна од плочата се наоѓаат имињата на Козјачкиот, а на десната на Карадачкиот партизански одред.

**174/33. Куманово.**

Спомен-плоча на куќата на Денко Цеков, ул. Моша Пијаде бр. 138, која во април 1941 год. служела како склад за собраното оружје. МК на КПЈ за Куманово во април 1941 г. одржал состанок и служела за престој на илегалци за време на фашистичка окупација.

**175/34. Куманово**

Спомен-плоча на куќата на првоборецот Перо Наков, ул. Моша Пијаде бр. 93, во која во октомври 1941 год. МК на КПЈ за Куманово одржал состанок, на кој било донесена Одлука за исфрлање на терен на Кумановскиот партизански одред и почнување на вооружена борба против окупаторот.

**176/35. Куманово.**

Спомен-плоча на куќата на првоборецот Димче Величковски-Еребица, ул. Народна Револуција 71, револуционер и организатор на востанието во Куманово, борец на Првиот кумановски партизански одред, загинал во октомври 1941 год. во близина на селото Малотино.

**177/36. Куманово.**

Спомен-плоча, поставена на зградата од Тутуновиот комбинат за признание на загинатите работници од овој Комбинат, кои активно учествувале во НОВ.

**178/37. Куманово.**

Спомен-плоча на куќата на Трајко Илиевски-Кмет, активен учесник во подготовките на востанието и учесник во НОВ. Во мај 1941 год. во оваа куќа била одржана Градска партиска конференција на која било донесено Одлука за подготовките за вооружена борба против окупаторот. За цело време на окупацијата таа служела за престој на илегалци и одржување на илегални состаноци.

**179/38. Куманово.**

Спомен-плоча на местото каде што била куќата на Борче Божиновски-Прцан. Борец на Првиот кумановски партизански одред од 1941 год. а потоа преминал во Скопскиот партизански одред на пл. Скопска Црна Гора, каде и загинал кон крајот на 1942 год.

**180/39. Куманово.**

Спомен-плоча на зградата на гимназијата „Гоце Делчев" која е посветена на загинатите борци во НОВ — ученици од оваа Гимназија.

**181/41. Куманово.**

Спомен-плоча на куќата на народниот херој Христијан Тодоровски-Карпош, борец на Првиот партизански одред од 1941 год., командант на кумановскиот партизански одред „Орце Николов", на која должност и загинува на 05-02-1944 год. во борба со бугарската окупаторска војска кај с. Биљача СР Србија. Сега Спомен-куќа.

**182/880. Куманово.**

Спомен-плоча во местото „Денкова Бавча" од каде на 26-06-1943 год. тргнал кон Козјак дел од Кумановскиот партизански одред.

**183/881. Куманово.**

Спомен-плоча во бавчата на Ангел Тодоровски од каде на 26-06-1943 год. тргнал кон Козјак дел од Кумановскиот партизански одред.

**184/883. с. Пчиње**

Спомен-плоча во с. Пчиње посветена на денот (19-09-1943) кога единиците на НОВ од Кумановскиот ПО ја запалиле архивата на бугарската општинска власт.

**185/885. с. Малотино**

Спомен-плоча во с. Малотино која е посветена на загинувањето на борци од Првиот кумановски ПО, во борба со бугарските војски на 13-10-1941 година.

**186/886. с. Жегљане**

Спомен-плоча во с. Жегљане, поставена на зградата од Основното училиште, со која е обележано формирањето на Третата македонска ударна народноослободителна бригада. Формирањето на свечен начин било извршено на 26-02-1944 година.

**187/887. с. Пелинце**

Спомен-плоча во с. Пелинце, поставена на носач во слободен простор со што е обележано формирањето на т.н. Први Карпошев баталјон на 20-11-1943 година, како и сеќавање на борбите кои Баталјонот ги водел на 13-01-1944 година. Во оваа борба непријателот наполно бил разбиен, а загубите на Баталјонот биле од двајца борци и тоа: Ангел С. Лазаревски-Шајче и Трифун П. Петровски-Летеќи.

**188/888. с. Пелинце**

Спомен-плоча во с. Пелинце, поставена на училишната зграда со што е обележано формирањето војно позадинската власт — Команда на место во април 1944 година.

**189/890. с. Белановце**

Спомен-плоча кај Белановска воденица. Поставена на носач во слободен простор на местото каде на 14-10-1941 година Карадачкиот-Кумановски партизански одред ненадејно бил нападнат од бугарската окупаторска војска и полиција и му нанесол загуба од 7 загинати борци.

**190/891. с. Градиште**

Спомен-плоча во с. Градиште. Поставена на постамент од челична конструкција, а посветена на шестмина стрелани жители од Селото како одмазда за палењето на општинската архива на бугарската окупаторска власт од страна на Кумановскиот партизански одред на 25-10-1943 година. Сите стрелани биле симпатизери на НОВ.

**191/892. с. Орашац**

Спомен-плоча во с. Орашац. Поставена на продавницата во центарот на селото како сеќавање за палењето на општинската архива на бугарската окупаторска власт, од страна на Кумановскиот партизансик одред на 18-09-1943 год.

**192/893. с. Добрешане**

Спомен-плоча во месноста „Студена Вода", во атарот на с. Добрешане, со што е обележано местото и времето, 11-10-1941 год., од каде што кон Козјак тргнал на својот борбен пат Првиот кумановски партизански одред.

**193/894. с. Матејче**

Спомен-плоча во с. Матејче. Поставена е на зградата од ТРО „Напредок" со посвета на паднатите борци во НОВ и ЖФТ од Селото.

**194/896. с. Орах**

Спомен-плоча во с. Орах, поставена е на зградата од продавницата, со посвета на паднатите борци во НОВ и ЖФТ од Селото и како сеќавање на палењето на општинската архива на бугарската окупаторска власт, од страна на Кумановскиот партизански одред, на 3/4-06-1943 година.

**19. ОХРИД И ОХРИДСКО**

**195/257. Охрид.**

Спомен-плоча во Охрид, поставена на училишната зграда „Климент Охридски" во близина на црквата „Св. Богородица Перивлептос. Со спомен-плочата е обележана активноста на Студентската младина од Македонија во предвечерието на Втората светска војна.

**196/258. Охрид.**

Спомен-плоча во Охрид, поставена е на куќата на ул. Клементска во сопственост на Владо Шурбан. Во оваа куќа во септември 1941 год. бил одржан партиски состанок на кој било извршено реорганизација на МК на КПЈ за Охрид и формиран Воен комитет за подготовки и почеток на вооружена борба против фашистичките окупатори.

**197/259. Охрид.**

Спомен-плоча во Охрид на ул. Методи Патче бр. 11. Во оваа куќа во 1941 година работела илегалната печатница на МК на КПЈ за Охрид каде што биле отпечатени и растурени првите летоци против окупаторот.

**198/265. Охрид.**

Спомен-плоча во месноста „Ридот", над Саат кулата во Охрид. Поставена на гранитна карпа со што е обележано местото на формирањето на првиот МК на КПЈ за Охрид во мај 1941 година.

**199/444. Охрид.**

Спомен-плоча во Охрид, поставена е пред влезот во „Летната Бавча", со која е обеле-

жано местото каде што бил Охридскиот затвор во кој биле измачувани политичките затвореници од страна на бугарските окупатори.

**200/261. с. Белчиште**

Спомен-плоча во с. Белчиште, поставена на зградата од училиштето „Светозар Вукмановиќ-Темпо", како сеќавање на состанокот од септември 1943 год., на кој бил формиран Околиски комитет на КПМ за Дебарца, Малесија, Дримкол, Струга и Струшко.

**201/262. с. Сливово**

Спомен-плоча на зградата на железничката станица во с. Сливово, посветена на партизанскиот одред „Даме Груев", кој првпат во 1943 год. од оваа станица тргнал со воз во напад на фашистичката власт во с. Арбиново.

**202/263. с. Сливово**

Спомен-плоча во с. Сливово, поставена на зградата од училиштето „Руме Наумовски", како сеќавање на формирањето на Првата македонско-косовска бригада на 11-11-1943 година.

**203/264. с. Мешеиште**

Спомен-плоча во с. Мешеиште, поставена на куќата на Сандре Стрезовски во која на 07-09-1944 год. бил формиран Првиот околиски окмитет на КПМ за СТРУШКО.

**204/433. с. Мраморец**

Спомен-плоча во с. Мраморец, поставена на носач во слободен простор во близина на црквата, а посветена на паднати борци во НОВ од Селото.

**205/434. с. Црвена Вода**

Спомен-плоча во с. Црвена Вода, поставена на училишната зграда, во која во октомври 1943 година бил издаден Манифестот на Главниот штаб на НОВ и ПОЈ за Македонија.

**206/436. с. Велмеј**

Спомен-плоча во с. Велмеј, поставена на носач во слободен простор во близина на чешмата од која тече бистра изворска вода од 18 чепури. Посветена е на паднати борци во НОВ од Селото.

**207/438. Охрид.**

Спомен-плоча во с. Белчиште, поставена е на куќата на Методија Ставревски, посветена на Првиот партиски состанок за Охридска околија, одржан во јануари 1942 год. на кој присуствувале Петре Перузев-Мајски и Кузман Јосифовски-Питу.

**208/440. Охрид.**

Спомен-плоча во холот на гимназијата „Климент Охридски", посветена на паднати ученици и професори во НОВ од Гимназијата. Во истиот хол се наоѓа и други спомен-плоча која е посветена на Моша Пијаде.

## 20. ПРИЛЕП И ПРИЛЕПСКО

**209/65. Прилеп.**

Спомен-плоча на зградата од Тутуновиот институт во Прилеп. Посветена на загинати работници од Институтот учесници во НОВ.

**210/65. Прилеп.**

Со друга спомен-плоча, која се наоѓа во дворот на Институтот за тутун, обележана е диверзантската акција од 07-08-1942 год. кога биле изгорени 4,800 снопје жито и 20.000 кгр. сено, собрани од населението по пат на реквизиција од страна на окупаторот.

**211/67. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп, поставена на чешмата до оградата од Тутуновиот комбинат. Посветена е на загинати борци од маалото „Монопол". (Се наоѓа на удар на регул. план).

**212/70. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп, поставена на чешмата во дворот на Градската болница. Посветена е на народниот херој Борка Талески.

**213/72. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Оцка Михајловски бр. 7. Во оваа куќа на 08-10-1941 год. бил одржан состанок на МК на КПЈ за Прилеп, на кој бил присутен и друг. Лазар Колишевски и било донесено одлука востанието да започне на 11-10-1941 год.

**214/76. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Егејска бр. 39а. Во оваа куќа за време на НОВ била сместена и работела илегалната печатница на прилепската партиска организација. Исто куќата служела и за престој на илегалци.

**215/77. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп, ул. Оцка Михајловски бр. 27. На 09-10-1941 год. во оваа куќа било донесено историското решение на МК на КПЈ за Прилеп: да се формира Првиот прилепски партизански одред и да започнат вооружените акции против окупаторот и домашните предавници.

**216/78. Прилеп.**

Спомен-плоча на ул. Бошко Јанкоски бр. 4. Во оваа куќа во време на НОБ илегалнo живееле и работеле видни партиски раководители. За иста цел се користела и соседната куќа. За време на окупацијата куќиве не биле откриени од непријателот.

**217/79. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп, поставена на предната фасада на зградата од Основното училиште „Кочо Рацин". Во предвоена Југославија и за време на окупацијата во оваа зграда била Гимназијата, па спомен-плочата е посветена на загинати ученици-борци во НОВ.

**218/81. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Пецо Крстески бр. 9. Во оваа куќа илегално престојувале и одржувале состаноци членовите на ПК на КПЈ за Македонија и членовите на ГШ на НОВ и ПОЈ за Македонија. За време на одржување на еден таков состанок, биле откриени од бугарската полиција и заробени: Ратка Крстева, Љупчо Арсов, Коце Јовановски и на 23-06-1942 год. спроведени во Битолскиот затвор, а потоа интернирани.

**219/82. Прилеп.**

Спомен-плоча на ул. Адем Адемоски бр. 9 во Прилеп. На 07-09-1942 год. од оваа куќа, борците од партизанскиот одред „Димитар Влахов" Спиркоски Блаже и Бајрамоски Киро, воделе жестока борба со бугарската полиција и војска. Во таа нерамноправна борба Блаже загинал, а Кире тешко ранет бил пренесен во болницата каде што извршил самоубиство.

**220/83. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Ицо Балкански бр. 1. Во куќава за време на НОВ илегално живееле и работеле партиските раководители: Мирче Ацев, Кузман Јосифоски-Питу, Страшо Пинџур, Киро Фетак и др. Во истата куќа се родиле и живееле првоборците Тоде и Владо Талески.

**221/85. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Вера Циривири бр. 12. Во оваа куќа се родила и живеела првоборецот Вера Циривири-Трена, член на МК на КПЈ за Прилеп, член на Обласен комитет на Трета и Четврта оперативна зона.

**222/86. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Борка Талески бр. 137. Во оваа куќа живеел првоборецот Илија Иваноски (Игески) — Цветан, учесник во нападот на полицискиот участок од 11-10-1941 год., борец на партизанскиот одред „Даме Груев", командант на баталјон во Првата македонско-косовска бригада, заменик командант на Петтата прилепска бригада, на која должност и загинал, на 28. 8 1944 г.

**223/89. Прилеп.**

Спомен-плоча во холот на гимназијата „Мирче Ацев" во Прилеп. Посветена е на загинати борци во НОВ кои биле ученици и професори на оваа Гимназија.

**224/565. с. Ропотово**

Спомен-плоча во с. Ропотово, поставена на куќата на Станко Синадиноски, во која на 10-06-1942 год. бил одржан партиски состанок на кој се донесло решение за формирање на Реонски комитет на КПЈ за овој крај. За цело време на окупацијата куќата служела за престој на илегалци и илегална работа.

**225/566. с. Ропотово**

Спомен-плоча во с. Ропотово, поставена на куќата на Тоде Стефаноски, во која на 15-04-1941 год. била основана партиска организација за Селото. За цело време на окупацијата служела за одржување на илегални состаноци, престој на илегалци и врска за испраќање на борци во партизанските одреди.

**226/567. с. Зрзе**

Спомен-плоча во с. Зрзе, поставена на постамент во слободен просотр, се наоѓа во дворот на Училиштето. Посветена на формирањето на Првиот НОО во Селото, престојот на ГШ на НОВ и ПОЈ на Македонија и привремениот аеродром за слетување и полетување на наши и Сојузнички авиони есента 1944 год.

**227/569. с. Гостиражани.**

Спомен-плоча во с. Гостиражани, поставена на чешмата на Железничката станица со која е обележано стрелањето на петмина жители од Селото и еден од Охридско од страна на бугарските окупатори во месец ноември 1942.

**228/570. с. Гостиражани**

Спомен-плоча во с. Гостиражни, на излезот од тунелот на ЖТП, посветена на првото вооружено судрување помеѓу група членови на КПЈ од Прилеп и бугарскиот окупатор на 19-9-1941 во кое загина еден бугарски војник.

**229/572. с. Мукос**

Спомен-плоча на пл. Мукос, во атарот на село Дреновци. Поставена е на ѕидот од чешмата, која е изградена за таа цел, а посве-

тена е на жестоката борба на борците од Првата чета од одредот „Димитар Влахов“ и бугарската војска и полиција на 14-10-1942 год. Во таа борба загинале деветмина партизани меѓу кои и Борка Ј. Велески-Левата-Горанов, командант на Одредот.

**230/570. Прилеп.**

Спомен-плоча во месноста „Песјобрци“ лево од патот Прилеп — Македонски Брод, во атарот на с. Мажучиште. Посветена на борбите на единиците од НОВ за ослободување на Градот од фашистичките окупатори и загинатите борци.

**231/574. Прилеп.**

Спомен-плочата во месноста „Дервент“ посветена е на Младинскиот марш од 1965, „По врвиците на Македонско-косовската бригада 1944“, — Богомилски поход.

**232/575. с. Присад**

Спомен-плоча во с. Присад, поставена на зградата од Училиштето, а посветена е на загинати борци во НОВ од Селото.

**233/577. с. Плетвар.**

Спомен-плоча во с. Плетвар, поставена на зградата од Училиштето. Посветена на нападот на прилепскиот партизански одред „Димитар Влахов“ кој на 13-08-1942 год., ја запали архивата на окупаторската власт, го зароби кметот и петмина полицајци и ги ликвидира. Зароби извесно количество на воен и технички материјал.

**234/379. Прилеп.**

Спомен-плоча, поставена на носач во слободен простор, лево од патот Градско-Прилеп, во атарот на с. Ракле. На ова место во жестока борба со германските окупаторски војски, на 11-10-1944 год., загинале 30 борци од Втората и Десеттата Тиквешка бригада.

**235/583. с. Царевиќ**

Спомен-плоча во с. Царевиќ, поставена на носач во слободен простор. Посветена на Првиот митинг, одржан на 08-11-1941 год. од борците на Првиот прилепски партизански одред. Истовремено се заробени група бугарски полицајци на кои им било судено од Народниот суд пред населението од с. Царевиќ.

**236/584. с. Тројаци**

Спомен-плоча десно од стариот пат Градско-Прилеп, во атарот на с. Тројаци. Поставена на постамент во слободен простор, а посветена е на 27 стрелани борци од Првата Македонско-косовска бригада, стрелани од бугарските војски за време на Богомилскиот поход 1944 год.

**237/585. с. Витолиште**

Спомен-плоча во месноста „Лигураса“ во атарот на с. Витолиште. Посветена е на 11 загинати борци во борба со фашистичките окупаторски војски на 24-05-1944 год.

**238/587. с. Старо Легово.**

Спомен-плоча во с. Старо Лагово, посветена е на нападот на прилепскиот партизански одред „Димитар Влахов“ на окупаторската општинска власт на 22-08-1942 год. При нападот уништена е архивата и запленето големо количество на воен и технички материјал. Нападот имаше силен одзив кај населението.

**239/588. Прилепец.**

Спомен-плоча во манастирот Св. Никола во с. Прилепец. Посветена е на 9 борци од НОВ загинати во борба со бугарската полиција на 18-12-1942 год.

**240/922. Прилеп.**

Спомен-плоча на куќата во која се родил и живеел народниот херој Орде Ставрев Чопела-Кулакот, ул. Орде Чопела бр. 47 нас. Варош.

**241/923. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Вера Цивири бр. 29. Во оваа куќа се родил и живеел народниот херој и секретар на Околискиот комитет на КПЈ за Прилеп Круме Волнароски-Коле.

**242/924. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Ладо Стојаноски бр. 6. Во оваа куќа се родил и живеел народниот херој на Југославија, член на Бирото на ПК на КПЈ за Македонија, Борка Петров Талески.

**243/925. Прилеп.**

Спомен-плоча во Прилеп на ул. Борка Левата бр. 11. Во оваа куќа се родил и живеел народниот херој Борка Велески-Торанот, командант на партизанскиот одред „Димитар Влахов“.

## 21. ПРОБИШТИП И ПРОБИШТИПСКО

**244/838. с. Гуиновци**

Спомен-плоча во с. Гуиновци, поставена на куќата во која живеел паднатиот борец од ова село Борис Стоилков Серафимовски, како признание за неговото учество во НОВ.

**245/839. с. Гајранци**

Спомен-плоча во с. Гајранци, поставена на куќата во која се родил и живеел паднатиот борец во НОВ од ова село Благој Коцев Јорданувски.

**246/840. с. Трипатанци**

Спомен-плоча во с. Трипатанци, поставена на куќата во која се родил борецот од ова село Ванко Николов Анастасов. Борец во Седумнаесеттата македонска бригада, загинал во борбите против фашизмот на 20. 12. 1944.

**247/841. с. Неокази**

Спомен-плоча во с. Неокази, поставена на куќата во која се родил и живеел првоборецот од овој крај Јаким Спировски (Стојков). Во истата куќа Тој ја формирал првата партиска организација за овој крај во март 1942 година. Загинал на 18. 12. 1942 година на планината Плачковица, во месноста „Мамудица" во атарот на с. Шипковица, како борец на Првиот плачковички партизански одред.

**248/842. с. Ратовица**

Спомен-плоча во с. Ратовица, поставена на зградата од продавницата од трг. претпријатие „Црни врв", а посветена на Страхил Ефтимов Василев борец од ова село. Загинал на 12. 04. 1945 г. на Сремскиот фронт како борец на Третата македонска бригада.

**249/843. с. Злетово**

Спомен-плоча во с. Злетово, поставена на зградата на ПТТ сообраќај, а посветена на паднати борци во НОВ од Селото: Бошко П. Ников, Раче А. Мишов, Мите С. Тадосав и Методи П. Митев.

**250/844. с. Буниш**

Спомен-плоча во с. Буниш, поставена на чешмата среде село, а посветена на паднати борци во НОВ од селото.

Захарие Панов Николов, загинал на Сремскиот фронт на 12. 04. 1945 година како борец на Дванаесеттата македонска бригада.

Милош Тушев Николов, загинал на 20. 12. 1944 г. како борец на Седумнаесеттата македонска бригада.

**251/845. с. Јамиште**

Спомен-плоча во с. Јамиште, поставена на зградата која порано служела како училиште, а посветена е на двајца паднати борци во НОВ од Селото и тоа:

Стојчо Ѓоргиев Јачевски и Иван Митев Стојановски.

**252/846. с. Турско Рударе**

Спомен-плоча во с. Турско Рударе, поставена на чешмата со посвета на паднати борци во НОВ од ова село и тоа: Стојмир Наумов, загинал кај с. Шлегово 1944 г. и Повле Салтиров загинал кај Врполе 1945 година на Сремскиот фронт.

**253/847. с. Калниште**

Спомен-плоча во с. Калниште, поставена на куќата на Славко и Здравко Тоневски и посветена на паднати борци од селото во НОВ и тоа:

Пано М. Тонев, загинал кај Чарк-Гиланско во 1944 година и Милан М. Иванов загинал на 3. 4. 1945 кај с. Илинци — Товарник.

**254/848. с. Лесново**

Спомен-плоча во с. Лесново, поставена на зградата од Основното училиште со посвета на загинати борци во НОВ од селото и тоа: Левков Илиев Стојмир загинал 1945 кај местото Гај кај Јања Липа, на Сремскиот фронт и Здравков Јованов Крсто загинал на 25. 12. 1944 г. кај Гилане.

**255/849. с. Древено**

Спомен-плоча во с. Древено, поставена е на зградата од Задружниот дом, односно на делот кој служи како училиште. Посветена на Јован Ристов Гичевски паднат борец во НОВ од ова село.

**256/850. с. Добрево**

Спомен-плоча во с. Добрево, поставена на носач од обработен камен, во слободен простор, во форма на пресечена пирамида. Посветена на паднати борци од НОВ за време на нападот на Рудникот „Добрево" на 3. 4. 1944 година.

**257/851. Пробиштип.**

Спомен-плоча во Пробиштип, поставена е во рамка од челични профили и поставена на носач од бетон во слободен простор. Се наоѓа на височина, во близина на поранешната управна зграда за флотација на оловната руда. Посветена е на нападот на Флотацијата и борбата на борците од Третата ударна македонска бригада со германските единици, од 4. 4. 1944 година и паднатите борци во таа борба и тоа:

Доне Божинов, командант на Вториот баталјон и борците: Миле Андонов, Игон Тричковиќ, Благој Димитриев, Андреа Андонов, Страхил Димев, Миле Лукиќ и Ацо Скопјанче.

**258/852. Пробиштип.**

Спомен-плоча во Пробиштип, поставена на една од фобричките згради за флотација на оловната руда. Посветена е на Нада П. Михајлова, која била заробена од германските окупатори за време на нападот на Третата македонска бригада на 4. 4. 1944 година, родена во Куманово, а на зверски начин била убиена во Штип, заедно со: Цветко Тонев, Владо Гацев, инж. Миро Барага, Вера Пазванска, Царка Андреева и Томо Буиќ.

(На сите стрелани борци и рударски работници им е подигнат споменик-гробница пред Фабриката „Македонка“ кај Штип).

**259/854. с. Стрмош**

Спомен-плоча во с. Стрмош, поставена на куќата во која се родил и живеел Манаил Јардев Златков, кој загинал на 20. 12. 1944 година во Гилане, како борец на Седумнаесеттата македонска бригада.

**260/855. с. Плешенци**

Спомен-плоча во с. Плешенци, поставена на продавницата на ЗИК „Куманово“ ООЗТ Пробиштип. Посветена е на паднатиот борец од Селото, Стојан Коцев Тњмев, кој загинал на 21. 09. 1944 година кај с. П'клиште — Кривопаланечко како борец на Седумнаесеттата македонска бригада.

**261/856. с. Долни Стубол**

Спомен-плоча во с. Долни Стубол. Поставена на зградата од продавницата како признание на паднатите борци во НОВ од селото и тоа: Русе Коцев Герасимовски и Борис Тасев Радевски.

## 22. РАДОВИШ И РАДОВИШКО

**262/739. Радовиш.**

Спомен-плоча на Плачковица, во месноста „Мамудица“ во атарот на с. Шипковица го обележува местото каде што на 18. 12. 1942 година бил разбиен Првиот плачковички партизански одред од бугарската окупаторска војска и полиција. Во борбата загинале Васил Доганџиски од Штип и Јаким Стојков од с. Неокази — Пробиштипско. Герас Цунев од Струмица бил тешко ранет и заробен и стрелан во Скопскиот затвор а Ванчо Китанов од Пехчево ја пробил блокадата и останал жив.

**263/740. Радовиш.**

Спомен-плоча на Плачковица, поставена е на зградата од летовалиштето „Васил Доганџиски“ како признание на првоборецот на Првиот плачковички партизански одред, Васил Доганџиски, кој загинал на овој терен како што е кажано во претходниот текст.

**264/741. Радовиш.**

Спомен-плоча од бетон во форма на пирамида, поставена е во месноста „Коњарник“ на Плачковица во која околина бил стрелан Дане Трајков Тоне од с. Шипковица, активен учесник на НОВ. Стрелан на 6 јули 1944 година од бугарската окупаторска војска.

**265/944. пл. Плачковица.**

Спомен-плоча на планината Плачковица, поставена на зградата на Електродистрибуција од Радовиш поранешно Детско летувалиште. Спомен-плочата е посветена на Партизанската болница на Плачковица која се наоѓала во близината на ова место.
Во конспирација на Болницата и лекувањето на ранетите борци голема заслуга имал дедо Дане Трајков Тоне од с. Шипковица, поради што бил стрелан од бугарските окупатори.

## 23. РЕСЕН И РЕСЕНСКО.

**266/393. с. Царев Двор**

Спомен-плоча во с. Царев Двор. Поставена е на фасадата од олтарната апсида на црквата во селото.
Спомен-плочата е посветена на дејноста на народниот херој од Македонија Јосиф Јосифовски-Свештарот, кој како инструктор на Покрајнскиот комитет на КПЈ за Македонија илегално живеел во тремот на црквата, од есента 1941 до пролетта 1942 година. За тоа време работел на организирање и зацврстување на партиската организација во Преспа и вршел организирани подготовки за вооружено востание во овој крај.

**267/394. с. Покрвеник.**

Спомен-плоча во с. Покрвеник, се наоѓа во оградена парцела на аголот од крстосницата на патот за Отешево и Селото. Посветена е на формирањето на партиската келија на КПЈ во 1939 година, настаните од НОВ, а на посебна плоча се напишани имињата на паднатите борци од НОВ од Селото. Меѓу спомен-плочите се наоѓа спомен-биста на Мите Трпновски.

**268/396. с. Стење**

Спомен-плоча во с. Стење, поставена на Задружниот дом а посветена е на паднати борци во НОВ од Селото.

**269/407. с. Подмочани**

Спомен-плоча во с. Подмочани, поставена на куќата на Ѓорѓи Кочовски со што е обележано местото каде на 2— 11. 1942 година на ѕверски начин бил убиен првоборецот од Селото Косте Кусаковски од италијанските фашисти.

**270/432. с. Болно**

Спомен-плоча во с. Болно, поставена на куќата во која се родил народниот херој на Југославија од Македонија, Мите Богоевски. Бил челен на СКОЈ, КПЈ и организатор на вооружената борба против окупаторот. Загинал заедно со Стив Наумов на 12. 09 1942 год. во борба со бугарскиот окупатор.

**271/592. с. Љубојно**

Спомен-плоча во с. Љубојно, поставена на носач во слободен простор (на оградата од училишниот двор), кој има правоаголна форма. Посветена е на судирот со германските окупаторски војски и единиците на НОВ, при разоружувањето на италијанските војски на 8. 9. 1943 год. и загинатите борци во таа борба.

**272/593. с. Љубојно**

Спомен-плоча во с. Љубојно, поставена на левата страна од предната фасада на продавницата. Посветена е на борбата на партизанскиот одред „Гоце Делчев“ со германските окупаторски војски од 9. 9. 1943 година, за сеќавање на сите настани кои се одигрувале за време на НОВ во овој крај.

**273/594. с. Долно Дупени**

Спомен-плоча во с. Долно Дупени, поставена е на чешмата во Селото, која има форма на пресечена пирамида, а посветена е на загинати борци во НОВ од Селото.

**274/599. с. Болно**

Спомен-плоча во с. Болно, поставена на куќата во која се родил Христо Герасоски-Бучко како признание за неговото активно учество во НОВ. Херојски се борел со непријателот и загинал кај с. Белчишта на 8. 9. 1943 година.

**275/601. Ресен.**

Спомен-плоча во месноста „Ломје“ на планината Галичица. Поставена е на носач во слободен простор, кој има правоаголна форма а горниот дел засводен, на местото каде на 17. 07. 1943 година партизанскиот одред „Даме Груев“ го примил борбеното знаме во присуство на членови и делегати на ВШ и ЦК КПЈ, членови на ГШ на НОВ и ПОЈ за Македонија и членови на ЦК КПМ.

**276/602. Ресен.**

Спомен-плоча во месноста „Смолаица“ на планината Галичица, поставена на носач во слободен простор, кој има правоаголна форма, на местото каде на 2. 8. 1943 година членовите на ЦК КПМ и ГШ на НОВ и ПОЈ за Македонија одржале состанок, на кој донесле значајни одлуки и решенија за натамошната борба против окупаторот, познато како „Преспанско советување“.

**277/603. Ресен.**

Спомен-плоча во месноста „Синаделско Кладенче“ на планина Бигла, во атарот на с. Златари, на местото каде на 4. 7. 1943 година бил формиран партизанскиот одред „Даме Груев“.

## 24. СВЕТИ НИКОЛЕ И СВЕТИНИКОЛСКО

**278/689. Свети Николе.**

Спомен-плоча во месноста „Пусто Валевци“, поставена на потпрен ѕид од бетон, а посветена на паднати борци во НОВ од овој крај:
Коцевски Денко Трајан од с. Д.Ѓуѓанци
Петрушевски Блаже Васил од с. Д. Ѓуѓанци
Саздовски Коцев Трајан од с. Павлешенци
Лазевски Трипков Трајан од с. Павлешенци
Доневски Манев Ване од с. Павлешенци
Арсевски Ефремов Денко од с. Павле шенци
Даниловски Стојчев Борис од с.Павлешенци
Коцевски Ѓошев Тоде од с. Строиманци

**279/691. с. Преот.**

Спомен-плоча во с. Преот, поставена на училишната зграда со што е обележано престојот на извесен број на членството на АСНОМ, делегатот на ЦК КПЈ и ВШ на НОВ и ПОЈ Светозар Вукмановиќ-Темпо, а во месец октомври, есента 1944 год. во зградата беше сместена Партизанската болница.

**280/695. Свети Николе.**

Спомен-плоча во Свети Николе, ул. Карпош 32, поставена на куќата во која во септември 1941 година, во присуство на секретарот на ПК на ПКЈ за Македонија Лазар Колишевски, бил формиран МК на КПЈ за Светиниколската околија и донесена Одлука за вооружено востание против окупаторот.

**281/696. Свети Николе.**

Спомен-плоча во Св. Николе, поставена на старата општинска зграда во која во септември 1944 година бил формиран Првиот народноослободителен одбор за Светиниколската општина.

**282/697. Свети Николе.**

Спомен-плоча во Св. Николе, поставена на старата училишна зграда, која се наоѓа во црквениот двор на црквата „Свети Никола“, во која на 6 октомври 1944 година бил формиран Првиот Околиски комитет на КПМ за Светиниколско.

**283/699. Свети Николе.**

Спомен-плоча на ул. Ангел Трајчев во Свети Николе бр. 10, во која за време на фашистичката бугарска окупација престојувале илегалци и инструктори на КПЈ и се одржувале илегални состаноци на Месниот комитет на КПЈ за Светиниколско.

**284/700. Свети Николе.**

Спомен-плоча во познатото излетничко место на Светиниколчани „Крушки“, која е посветена на многу одржани состаноци и собири

на Младината од Свети Николе, на кои се договарало за начинот на борбата против окупаторот. Тука бил формиран и Воен штаб кој раководел со организирање на разни видови на отпор против окупаторот.

**285/701. Свети Николе.**

Спомен-плоча во Св. Николе, поставена е на зградата од Училиштето за механичари и возачи на земјоделски машини, со која е обележано местото кога во јули 1941 година на ова место бил формиран Првиот местен комитет на КПЈ за Свети Николе од 4 члена.

**286/702. с. Ерџелија**

Спомен-плоча во с. Ерџелија, поставена е на зградата од Училиштето „Даме Груев" со која е обележано формирањето на Првата партиска организација на КПЈ за с. Ерџелија во 1941 год. од 5 члена од кои тројца се стрелани од окупаторот истата година.

## 25. СКОПЈЕ И СКОПСКО

**287/605. с. Вучидол**

Спомен-плоча во с. Вучидол, поставена на зградата на Месната заедница, а посветена е на паднати борци во НОВ од селото и тоа: Јанковски М. Трајан, Маневски М. Бошко, Маневски Т. Ангел, Петрушевски Т. Крсто (починал од последиците на војната) и Стефановски М. Благоја.

**288/608. Скопје.**

Спомен-плоча во населбата Козле, поставена на местото каде што на 25 февруари 1944 година бил убиен од бугарската фашистичка полиција членот на ЦК на КПМ и народен херој на Југославија од Македонија Кузман Јосифоски-Питу.

**289/610. Скопје.**

Спомен-плоча во Скопје на ул. 222 бр. 27а, во која живеел и работел првоборецот и член на КПЈ Васил Антевски-Дрен. Роден во с. Оморане, завршил Правен факултет, работел како адвокат во Т. Велес и Скопје, организатор на вооружената борба против окупаторот, борец на Првиот скопски партизански одред, во ноември 1941 г. паѓа во рацете на бугарската полиција, по долгите мачења осуден на смрт и егзекутиран на 18 август 1942 година во софискиот затвор.

**290/621. Скопје.**

Спомен-плоча во Скопје, на ул. Људевит Гај (493) бр. 5, поставена на куќата во која живеел и работел првоборецот од Скопје Благој Давков. Член на КПЈ од 1940 година, истата година е избран и за член на МК на КПЈ во Скопје, организатор на собирање на оружје за борба против фашистичките окупатори, борец на Првиот скопски партизански одред во 1941 година, работи како илегалец во Штип во 1942 год. потоа, истата година, станува борец на Велешкиот партизански одред, во октомври 1942 г. преминува на Скопска Црна Гора во Скопскиот партизадски одред, а кон крајот на годината добива задача да оди во Скопје по партиска задача каде бива заробен од бугарската полиција. Бидејќи уште во мај 1942 год. бил осуден на смрт од бугарската окупаторска власт езикуцијата била извешена на 21 јануари 1943 година во скопскиот затвор.

**291/622. с. Ѓорче Петров**

Спомен-плоча во паркот во Ѓорче Петров. Посветена е на паднати борци во НОВ од подрачјето на поранешната општина Ѓорче Петров и тоа:

Аџиевски Костадин од с. Шишево
Амети Амет од с. Ласкарци
Ајрула Дурак од с. Буковиќ
Атанасовски Тихомир од с. Бардовци
Бајрам Амет од с. Крушопек
Велковски Томе од с. Сарај
Велковски Јован од с. Злокуќани
Весел Зилбар од с. Арнакија
Димовски Митре од с. Кучково
Ѓуревски Душан од с. Кучково
Ѓорчевски Божидар од с. Кучково
Јанковски Трајан од с. Вучидол
Крстевски Милорад од с. Кучково
Крстевски Ѓорѓи од с. Кучково
Камбер Елмаз од с. Ласкарци
Мурат Билал од с. Арнакија
Мемеди Музафер од с. Рашче
Николовски Георги од с. Бардовци
Наумовски Санде од с. Бардовци
Ончевски Киро од Ѓорче Петров
Рустеми Етем од с. Арнакија
Рамадан Авди од с. Паничаре
Радиќ Владимир од Ѓорче Петров
Рашитов Елез од с. Оризари
Саити Рамија од с. Матка
Стефановски Богоја од с. Ново Село
Станковски Благоја од с. Ново Село
Смилчевски Величко од с. Кучково
Трпчевски Милан од с. Шишево
Шабан Ферик од с. Чајлане
Шабан Рамадан од с. Ланичрне, и
Џафер Авди од с. Радуша.

**292/624. Скопје.**

Спомен-плоча кај браната на вештачкото езеро „Матка" на р. Треска. Поставена е на гранитна карпа пред самата Брана, а посветена е на паднатие борци од Првиот баталјон на Дванаесеттата македонска бригада и нивната успешна борба за спасување од минирање на ХЦ „Матка" од германските окупатори на 12 и 13 ноември 1944 година.

**293/626. с. Зелениково**

Спомен-плоча во с. Зелениково ,поставена е на носач од бетон во дворот на Задружниот дом. Посветена е на борци во НОВ: Коле Баласот од Т. Велес, загинал на 06.01. 1943 година во месноста „Студен Кладенец" Зелениковска корија, Божиновски Трпе од с. Зелениково, Маневски Ангеле од с. Ново Село, Здравковски Најде од с. Градовци и Ѓорѓиевски Тоде кои загинале на Сремскиот фронт, 1945 а Трпе загинал 1943 г.

**294/629. Скопје.**

Спомен-плоча, во форма на пирамида, на планината Китка, во месноста „Преслап", кај планинарскиот дом, со што е обележано местото каде што во 1942 година загинал Ристо Најдов-Шајката борец на партизанскиот одред „Димитар Влахов".

**295/629 с. Говрлево.**

Спомен-плоча во с. Говрлево, поставена е на задната фасада од куќата на Иван Тасев. Посветена е на Дванаесеттата македонска бригада, која на ова подрачје, во октомври 1944 година, водела успешни борби со германските окупаторски војски и балистички банди, кои борби претходеле на ослободувањето на Скопје. Плочата е посветена и на паднатите незнајни борци во тие борби.

**296/631. Скопје.**

Спомен-плоча во Скопје на ул. Иван Козаров бр. 37, поставена е на куќата во која на петти ноември 1941 година Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија одржал состанок на кој донесол решение за формирање на нови партизански одреди на Велешкиот, Битолскиот, Крушевскиот и Ресенскиот терен. Сопственик на куќата била и тогаш и сега Десанка Шутакова.

**297/634. с. Чучер**

Спюмен-плоча во с. Чучер, поставена е на чешмата во селото и посветена е на паднати борци во НОВ и жртви на фашистичкиот терор 1941—1945 г. и тоа:

БОРЦИ

Зивчевиќ М. Видоја
Зивчевиќ Б. Миле
Каевски М. Анче
Качаниклиев К. Миле
Којченов Ц. Стеван
Ливрински Н. Божин
Ливрински С. Русе
Ливрински С. Ѓорѓија
Миленковски С. Душан
Миленковски С. Стојан
Станвулиев К. Панко
Стојановски М. Љубе
Топорчев Н. Благоја
Урдаревски Александар-Станко
Урдаревски В. Живко
Урдаревски Б. Никола
Урдаревски П. Санде
Урдаревски В. Стоилко
Урдаревски Н. Трипун
Чуксанов Н. Крсто

ЖРТВИ НА ФАШИСТИЧКИОТ ТЕРОР

Ацков Драги
Ацков Трајан
Којев И. Санде
Ливрински Ј. Александар
Ливрински Б. Крсто
Цепиќ Н. Драган
Цепиќ Живко

**298/635. с. Чучер**

Спомен-плоча во с. Чучер, паставена на куќата во која се родил и живеел народниот херој на Југославија од Македонија Александар Урдаревски-Станко. Член на КПЈ од 1940, организатор на вооружената борба против окупаторот во Скопска Црна Гора, борец и командант на Скопскиот партизански одред, загинал на 1. 2. 1943. За народен херој е прогласен на 20. 12. 1951 год.

**299/636. Скопје.**

Спомен-плоча кај манастирот „Благовештение" со што е обележана Базата на Скопскиот партизански одред во 1941 година и успешните борби против окупаторот во 1941 и 1942 год.

**300/637. Скопје.**

Спомен-плоча во Скопје на ул. Ѓорѓи Абаџиев бр. 17, сопственик Страхил Петрушев. Во оваа куќа, во 1941 година, била сместена техниката на Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија со која раководел Боро Петрушевски-Папучар, народен херој на Југославија од Македонија. На 8 спрема 9 септември 1941 куќата била опсадена од бугарските окупаторски војски, но Боро успеал да ја пробие и да ја спаси техниката така што со едната рака пукал, а со другата ја носел машината за пишување.

**301/638. Скопје.**

Спомен-плоча во Скопје на ул. Славе Деловски бр. 5, поставена е на местото каде што постоела куќата во која се родила и живеела првоборецот Невена Ѓорѓи Николова-Дуња од Скопје. Член на СКОЈ од 1941 година, истата година станува борец на Првиот скопски партизански одред, а во 1942 година станува борец на Велешкиот партизански одред. Загинува во нерамна борба со бугарските окупаторски војски кај с. Папрадиште во 1942 година. Мртвото тело на Дуња бугарските окупатори цело го масакрирале со цел да го заплашат македонскиот народ.

**302/640. Скопје.**

Спомен-плоач на старата Железничка станица во Скопје со која се обележуваат настаните:
— изградба на железничката линија Скопје—Солун во 1873 и првата железничка станица,
— изградба на сегашната (на која што се наоѓа плочата) железничката станица 1940 год.
— борбите за ослободување на Скопје во ноември 1944 година и делумното оштетување од минирањето на непријателот,
— Првата седница на работничкиот совет на ЖТП од 16 јуни 1954 година, и
— катастрофалниот земјотрес од 26 јули 1963 г. кој скоро наполно ја разурна.

**303/642. Скопје.**

Спомен-плоча во Скопје, на една од зградите на Тутуновиот комбинат, каде што од 11 до 20 март 1943 година биле затворени Евреите од Македонија, а потоа депортирани, од страна на германо-бугарските фашисти, во Полска во логорот на смртта Треблинка. Вкупно од Македонија биле депортирани 12.000, а само од СРМ 7.144 и сите биле ликвидирани.

**304/645. с. Сингелиќ**

Спомен-плоча во с. Сингелиќ, поставена на зградата од Месната заедница. Посветена на паднати борци од селото и ЖФТ и тоа:

БОРЦИ

Авдовиќ Алија
Зекири Усеини и
Јоциќ Вера

ЖРТВИ НА ФАШИСТИЧКИОТ ТЕРОР

Миле Поп Трајан и
Русомов Љубе.

**305/646. с. Сингелиќ**

Спомен-плоча во с. Сингелеќ, поставена на местото каде што била куќата во која живеел револуционерот Авдовиќ Алија, роден 1912 год. и целеот свој живот го поминал во борба со класниот непријател, за што бил и осудуван на робија. По окупацијата на Македонија неговиот дом бил собиралиште на илегалци за што бугарските окупатори го протерале и го предале на германските окупатори кои го затвориле во логорот на Баница и стрелале во септември 1941 г.

**306/647. с. Сингелиќ**

Спомен-плоча на куќата во која се родила и живеела народниот херој на Југославија од Македонија Вера Јоциќ во с. Сингелиќ. Член на СКОЈ и КПЈ од 1941 год., борец на Јастребачкиот и Кумановскиот партизански одред, потоа баталјонот „Орце Николов" и Третата македонска ударна бригада, каде учествувала во сите борби кои што ги водела ригадата од Козјак до Егејска Македонија и назад. Скоро во сите единици вршела должност зам. комесар и била примерен борец. Во време на „Мајската офанзива" кај Кнежево — Кратовско била тешко ранета. Носена три дена и три ноќи од своите другари умира во една куќа во с. Саса — Делчевско. За народен херој е прогласена на 20. 12. 1951.

**307/648. с. Црешево**

Спомен-плоча во с. Црешево, поставена на училишната зграда а посветена на паднати борци во НОВ и ЖФТ од селото и тоа:

БОРЦИ

Алиоски Ц. Шемо
Божиновски С. Павле
Велков С. Анте
Здравковски Трајче
Јовановски П. Санде
Милчов С. Тошо
Неделковски Т. Санде
Стефановски М. Томе
Стоилковски Ј. Коце
Тодоровски Ц. Трајан
Трајковски Ц. Димо

ЖРТВИ НА ФАШИСТИЧКИОТ ТЕРОР

Божиновски Јован
Јованова Трајанка
Крстева Ј. Трајанка
Марковиќ П. Раки
Милчевски Д. Цветан
Трпков Г. Величко

**308/649. с. Црешево**

Спомен-плоча во с. Црешево, поставена е на училишната зграда а посветена е на дејствијата на 16 македонска бригада, против германскиот окупатор и балистичките банди на овој терен и загинати борци од Бригадата. Овие борби му претходеа на ослободувањето на Скопје во ноември 1944 година.

**309/650. Скопје.**

Спомен-плоча во с. Кучевиште, поставена на зградата на Месноат заедница, а посветена на паднати борци во НОВ и ЖФТ и тоа:

БОРЦИ

Белински А. Трајко
Киранџиски Никола
Комненовски С. Душан
Комненовски Ј. Милан
Марков Драган
Нешков П. Блаже
Нешков С. Тодор
Нешковиќ Н. Трајан
Ниниќ Г. Драган
Рајковски Ј. Љубе

Рајчевски Ј. Љубомир
Тенов Т. Стојан
Усев С. Бојко
Усев Стевко
Црничин Н. Крсто
Чековиќ А. Блажо
Чековиќ П. Танаско
Штрбанов П. Милан.

ЖРТВИ НА ФАШИСТИЧКИОТ ТЕРОР

Комненова Боја
Марковиќ П. Тодор
Неделковски П. Младен
Нешковиќ С. Милан
Салчев С. Нешо
Славков С. Драган
Стојкова С. Ката
Црничаки Ј. Спасе
Шијаков А. Никче.

**310/651. с. Кучевиште**

Спомен-плоча во с. Кучевиште, поставена на училишната зграда , а посветена е на формирањето на 16 македонска бригада на ова место на 2 октомври 1944 година која во борбата за ослободување на земјата, на германскиот окупатор му нанесе големи загуби.

**311/604. с. Кучково.**

Спомен-плоча во с. Кучково, поставена е на фасадата од зградата на Младинскиот дом. Посветена е како сеќавање кон паднатите борци во НОВ од ова село и тоа: Димитровски Митре, Ѓорчевски Ј. Душан, Ѓорчевски Ј Божидар, Несторовски Ѓорѓи, Крстевски М. Миломир и Смилевски Г. Величко.

## 26. СТРУГА И СТРУШКО

**312/234. с. Лабуништа.**

Спомен-плоча во с. Лабуништа, поставена на куќата со бр. 151 во знак на сеќавање на формирањето на партиската организација на КПЈ за ова село во април 1943 година.

**313/236. с. Шум.**

Спомен-плоча во с. Шум се наоѓа на брегот од Вештачкото езеро. Поставена на носач од монолитен комен во слободен простор како сеќавање на илегалниот собир на напредната младина од Струга, одржан на 14. 05. 1942 г.

**314237. Струга.**

Спомен-плоча во с. Радожда, поставена на продавницата за широка потрошувачка, на која се напишани имињата на парнатите борци во НОВ од селото како признание и трајно сеќавање.

**315/238. Струга.**

Спомен-плоча поставена е на зградата од манастирот Света Богородица кај с. Калишта, како трајно сеќавање на одржаниот илегален состанок на напредната младина од Струга, во организација на МК на КПЈ за Струга во април 1942 год.

**316/239. Струга.**

Спомен-плоча во Струга, поставена на носач во слободен простор, се наоѓа пред зградата на општествено-полиитчките организации, на местото каде што била куќата во која во септември 1941 год. бил одржан конститутивен состанок на МК на КПЈ за Струга и Струшко во присуство на членовите на ПК на КПЈ за Македонија Кузман Јосифоски-Питу и Бошкоски Трајко-Тарцан.

**317/240. Струга.**

Спомен-плоча во Струга, ул. Д. Грдан бр. 1, во која куќа во ноември 1941 година бил формиран МК на СКОЈ за Струга.

**318/674. с. Локов**

Спомен-плоча во с. Локов, поставена е на носач од терацо во слободен простор со која е обележано формирањето на Малесискиот партизански одред на 26 јули 1943 година.

**319/674. с. Локов**

Спомен-плоач во с. Локов, поставена на носач од терацо, се наоѓа во дворот на Училиштето со што е обележано местото на формирањето на Првата македонска ударна народноослободителна бригада. Бригадата е формирана на 08. 06. 1944 година по извршената реорганизација на Македонско-косовската ударна бригада.

**320/675. с. Модрич**

Спомен-плоча во с. Модрич, поставена на носач во слободен простор како сеќавање на паднатите борци во НОВ: Наум Радески, Глигур Мијоски, Дренко Дукоски и Живко Јовановски.

**321/676. с. Вевчани**

Спомен-плоча во с. Вевчани, поставена е на куќата на Калајџиски Железко, со која е обележано заминувањето на првата група партизани од селото на 15. 08. 1943 година.

**322/677. с. Вевчани**

Спомен-плоча во с. Вевчани, поставена е на куќата во која во октомври 1942 година била формирана основната организација на КПЈ за село Вевчани.

**323/678. с. Вевчани**

Спомен-плоча во с. Вевчани, поставена е на продавницата за продажба на стоки за широка потрошувачка, со која е обележано трајно сеќавање на големиот собир на Дримколскиот партизански одред одржан на 17. 09. 1944 год. а потоа кон Одредот пристапиле поголема група борци од селото.

**324/679. с. Вевчани**

Спомен-плоча во с. Вевчани, поставена на куќата во сопственост на Андро Китаноски. Во оваа куќа 1944 година бил одржан првиот состанок на Народноослободиетлниот одбор за Струшка околија.

## 27. СТРУМИЦА И СТРУМИЧКО

**325/750. с. Костурино.**

Спомен-плоча во с. Костурино, поставена на носач од два бетонски столба средсело. Посветена е на борбата за ослободување на Селото од фашистичките окупатори.

**326/751. с. Белотино.**

Спомен-плоча во с. Белотино, поставена е на чардакот од куќата на Сандо Г. Митев. Спомен плочата е посветена како сеќавање за престојот на Главниот штаб на НОВ и ПОМ во оваа куќа во јули 1944 година и оттука раководел со воените дејствија против окупаторските војски.

**327/754. Струмица.**

Спомен-плоча во Струмица на ул. Димитар Влахов бр. 20. Во оваа куќа во мај 1942 година МК на КПЈ за Струмица и СКОЈ одржале состанок на кој било решено да се формира партизански одред за борба против фашистичките окупатори.

**328/760. Струмица.**

Спомен-плоча во Струмица, пред влезот во Градскиот парк, го обележува местото каде на први јуни 1944 година загинал од фашистички куршум народниот херој на Југославија од Македонија и член на Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија Благој Јанков-Мучето. За народен херој е прогласен на 11. 10. 1951 година.

**329/764. Струмица.**

Спомен-плоча во Струмица, поставена на една од зградите на касарната „11 Октомври", во која за време на предвоена Југославија била војна амбуланта на мансардата на оваа зграда, работел Војниот партиски актив под раководството на Поверенството на КПЈ за Струмица, од 1939 до април 1941 година.

**330/771. Струмица.**

Спомен-плоча во Струмица, на ул. Стив Наумов бр. 83, ја обележува куќата во која во текот на 1941 и 1942 година биле одржувани илегални состаноци на сите форуми на КПЈ на кои биле донесувани одлуки за организирана борба против окупаторот.

**331/772. Струмица.**

Спомен-плоча во Струмица на ул. 8 Март бр. 41, со која се обележани настаните:

— во мај 1941 година МК на КПЈ за Струмица во оваа куќа донесол одлука за демонстрација против бугарската окупација на Македонија;

— се одржувале илегатни состаноци на МК на кои се донесле решенија за јакнење на отпорот и вооружената борба против фашистичките окупатори;

— тука работела партиската техника каде на шапилограф се умножувале летоци со повик за вооружена борба против окупаторот;

— престојувале илегалци, меѓу кои и членот на ПК на КПЈ за Македонија Благој Јанков-Мучето кои работеле на проширување на борбата против окупаторот.

**332/773. Струмица.**

Спомен-плоча во Струмица на ул. Народен Фронт бр. 7, ја обележува куќата во која на Први мај 1941 година МК на КПЈ за Струмица одржал состанок, на кој присуствувале народните херои и членови на ПК на КПЈ за Македонија Страшо Пинџур и Јосиф Јосифовски, и било донесено решение за подготовки за вооружена борба против окупаторот.

**333/774. Струмица.**

Спомен-плоча во Струмица на ул. Димитар Влахов бр. 29, со која е обележана куќата во која живеел првоборецот од овој крај Герас Цунев. Убиен во Скопскиот затвор на 21 јануари 1943 година од бугарските окупатори.

**334/775. Струмица.**

Спомен-плоча во Струмица на ул. Пиринска бр. 56, во која престојувал членот на ПК на КПЈ за Македонија, Вера Ацева и оттука раководела со Народноослободителното движење на подрачјето: Струмица, Радовиш, Валандово и Берово од февруари до крајот на мај 1942 г.

**335/780. Струмица.**

Спомен-плоча во Струмица, поставена на куќата во сопсвтеност на Стојан Китанов, во која ПК на КПЈ за Македонија одржувал илегални состаноци и донасал решенија за развој на НОД во градот и околијата.

**336/781. Струмица**

Спомен-плоча во напуштеното село Чам-Чифлик, поставена на челични винкли и носач од кршен камен, а посветена на паднатите безимени борци за ослободување на Градот во борба против германските војски 1944 година.

**337/782. с. Ново Село.**

Спомен-плоча на граничната караула „Хлебец" кај Ново Село, откриена е како признание на војникот Хлебец Антона Антон, кој загинал на овој реон на 25 јуни 1953 година, бранејќи ја границата на СФРЈ од бугарските провокатори. По тој повод и самата караула се вика „ХЛЕБЕЦ".

**338/785. с. Добрашинци**

Спомен-плоча во с. Добрашинци, поставена на куќата во сопственост на Борис Стојковски, во која на 17 септември 1944 г. бил формиран прв околиски комитет на КПМ за Струмичка околија.

**339/786. Струмица.**

Спомен-плоча во месноста „Палазли" на планината Огражден, поставена на носач од кршен камен, со која е обележано местото, на кое на 26 мај 1944 година единиците на НОВ му нанесле пораз на бугарскиот окупатор.

## 27. ТЕТОВО И ТЕТОВСКО

**340/277. Тетово.**

Спомен-плоча во Тетово на ул. Гоце Делчев бр. 128. Во оваа куќа во октомври 1941 година била одржана Партиска конференција на тетовската партиска организација на која било донесено одлука за формирање на партизански одреди за водење на вооружена борба против окупаторот и неговите помагачи.

**341/278. Тетово.**

Спомен-плоча во Тетово во дворот на црквата Свети Никола. Поставена на носач во слободен простор на кој е вградена спомен-плочата на местото каде на 21-09-1944 година биле стрелани од балистите борците Младен Симоски и Андре Ристоски.

**342/427. с. Рогачево.**

Спомен-плоча во с. Рогачево поставена е на носач во слободен простор во дворот на Здравствената станица. Посветена е како сеќавање на паднатите борци во НОВ од ова село и тоа: Димовски Г. Димо, Димитриевски П. Живко, Симљановски К. Симче, Стојановски Б. Стојан и Трпчевски Т. Војислав.

**343/428. с. Радиовце.**

Спомен-плоча во с. Радиовце, поставена на зградата од продавницата на ЗИК од Тетово со која е обележано формирањето на првиот Народноослободителен одбор во селото во јуни 1943 година.

**344/279. Тетово.**

Спомен-плоча на ул. Радован Цониќ бр. 92, поставена на носач пред куќата во која се родил народниот херој Ѓоце Стојчевски, во која на 10-04-1941 год. било одржано партиско советување на кое било донесено заклучок за мобилизирање на прогресивните сили за отпор против окупаторот.

**345/280. Тетово.**

Спомен-плоча на ул. Радован Цониќ бр. 101 во која куќа во декември 1944 год. бил формиран Првиот градски одбор на НОМСМ.

**346/281. Тетово.**

Спомен-плоча пред влезот на гимназијата „Кирил Пејчиновиќ" е посветена на 15 загинати ученици — учесници во НОВ.

**347/282. Тетово.**

Спомен-плоча на ул. 29 Ноември бр. 2 во која куќа во април 1942 год. бил формиран Првиот народноослободителен одбор за Тетово.

**348/283. Тетово**

Спомен-плоча на ул. Борче Кочовски бр. 45 посветена на Борче Кочовски како признание за неговата раководна улога на СКОЈевската организација во Тетово.

**349/412. с. Брвеница.**

Спомен-плоча во с. Брвеница, поставена на носач од бетон, на која се напишани имињата на паднатите борци во НОВ, од кои поголемиот број загинале на 19-09-1944 година во село Беличица во борба со балистичките банди.

**350/413. с. Челопек**

Спомен-плоча во с. Челопек, поставена е на куќата на Петре Димитриевски во која на почетокот на 1943 година бил формиран првиот Народноослободителен одбор и првата скоевска група за Селото.

**351/414. с. Блаце**

Спомен-плоча во с. Блаце, пред да се влезе во селото, поставена на носач во слободен простор на која се напишани имињата на паднатите борци во НОВ од селото.

**352/415. с. Блаце**

Спомен-плоча во с. Блаце, поставена е на чешмата среде село како сеќавање на паднатите борци во НОВ од ова село.

**353/417. с. Одри**

Спомен-плоча во с. Одри, поставена на носач во слободен простор, десно од патот Тетово — Вратница. Посветена на стреланите активисти од с. Одри на 21-10-1943 год., од страна на бугарските окупатори и тоа:
Петрушевски Душан и Илијевски Веселин.

**354/418. с. Старо Село**

Спомен-плоча на стрелани активисти на Шарпланинскиот партизански одред, од с. Старо Село, стрелани на 01-05-1944 година од бугарските окупатори, се наоѓа на патот меѓу с. Вратница и Старо Село. На плочата се напишани имињата на стреланите како трајно сеќавање и тоа:
Петре Богоевски, Сандре Блажевски, Славе Серафимовски и Трајан Милошевски.

**355/420. с. Вратница**

Спомен-плоча во месноста „Вуклево", во близина на с. Вратница, поставена на носач во форма на пирамида, во слободен простор, со што е обележано местото од каде во септември 1943 год. Шарпланинскиот партизански одред тргнал на пат кон Албанија.

**356/421. с. Вратница**

Спомен-плоча во с. Вратница, поставена е на зградата од Поштата и Месната заедница како посвета на формирањето на првата партиска келија на КПМ на 08-06-1943 година, во месноста „Орлов Камен" и одржувањето на првиот партиски состанок на 01-12-1944 г. во ослободена Вратница.

**357/423. с. Беловиште**

Спомен-плоча под с. Беловиште, поставена на нозач во слободен простор лево од патот Тетово — Вратница. Посветена е на стреланите соработници на Шарпланинскиот партизански одред на 01-05-1944 г. од бугарските окупатори и тоа:
Сретко Богоевски, Трипун Димитриевски, Коце Трпчевски, Трпко Коцевски и Ангелко Михајловски.

## 29. ТИТОВ ВЕЛЕС И ТИТОВЕЛЕШКО

**358/1. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес на ул. Христо Ботев со куќен бр. 1, со која е обележано местото каде бил убиен првоборецот од овој град Коце Т. Димов од бугарските окупатори.

**359/3. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес поставена е на зградата бр. 161 на ул. М. Тито. Во оваа зграда за време на бугарската окупација 1941—1944 г. била сместена управата на бугарската полиција во која биле иследувани и мачени активисти и заробени борци од овој крај. Од истата зграда, преку прозорот, скокнал првоборецот Трајко Капчев и на тој начин и избегал на полицијата, (јуни 1942 г.). (Со регулациониот план зградата е урната заедно со Спомен-плочата).

**360/7. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес, поставена е во холот на Основното училиште „Благој Кирков", поранешна Велешка гимназија, на која има текст со посвета и имиња на паднати ученици и професори во НОВ.

**361/10. Т Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес на ул. Димче Мирчев бр. 6. Во оваа куќа се родил народниот херој од Македонија Димче Мирчев. Загинал во борба со бугарските окупатори на 07-04-1944 год. во Кавадарци како секретар на Околиски комитет на КПМ.

**362/12. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес, поставена на куќата со бр. 14 на ул. Пеце Карев, во која се родил првоборецот Димко Митрев, служела за илегална печатница и изработка на „пеколни" мини. При изработка на една таква мина, намената за дигање во воздух на Полицискиот участок, дошло до експлозија во која загинале: Трајко, Ката и Иле Капчеви и Љуба, Тодор и Васа Митреви.

**363/13. Т. Велес.**

Спомен-плоча во Т. Велес, поставена на куќата со бр. 88 на ул. Славе Петков, во која се родиле првоборците: Ладо, Коле и Андре Кошулчеви.

**364/20. Т. Велес.**

Спомен-плоча на куќата во која се родил првоборецот Богдан Каракостев и во истата се одржувале партиски состаноци. Се наоѓа на ул. Богдан Каракостев бр. 30.

**365/446. Т. Велес.**

Спомен-плоча кај „Речански Бавчи", посветена на борбата од 10-01-1943 год. помеѓу бугарската окупаторска војска и борците од Првата чета на партизанскиот одред „Димитар Влахов". Во борбава загинале првоборците: Нонча Камишова, Ќиро Чучук, Стојан Бурчев, Ордан на Кола и Киро Неделков.

**366/450. с. Долно Јаболчиште**

Спомен-плоча во с. Долно Јаболчиште, посветена на седумина жители од селото стрелани од страна на бугарските окупатори на 25. 10. 1942 год. Поставена на носач од кршен камен во форма на пирамида.

**367/451. с. Горно Врановци**

Спомен-плоча во с. Горно Врановци, поставена е на џамијата со што е обележана Партизанската болница, во која биле лекувани ранетите борци, есента 1944 година.

**368/452. с. Г. Врановци**

Спомен-плоча во с. Г. Врановци, поставена е на куќата во која есента 1944 год. престојувале членовите на Президиумот на АСНОМ. Тука биле донесени значајни одлуки и решенија за конечното ослободување на Македонија, како и низа други прописи и акти од управно-правен карактер.

**369/453. с. Г. Врановци**

Спомен-плоча на куќата во која есента 1944 престојувале членовите на ЦК КПМ и тука за првпат Лазар Колишевски раководел со седниците на ЦК КПМ во својство на секретар на ЦК.

**370/454. с. Г. Врановци**

Спомен-плоча во с. Г. Врановци, со која е обележана куќата во која есента 1944 година престојувале членовите на ГШ на НОВ и ПОМ. Тука биле донесени значајни одлуки и решенија за војнооперативните дејствија на единиците од Народноослободителната војска за конечно ослободување на земјата од фашистичките окупатори.

**371/455. с. Горно Врановци**

Спомен-плоча во с. Г. Врановци, поставена е на куќата во која на 29 октомври 1944 година бил отпечатен првиот број на весникот „Нова Македонија", кој стана секидневно печатено гласило на македонски јазик. Весникот е отпечатен во партизанската печатница „Гоце Делчев" која била сместена во истата куќа.

**372/456. Т. Велес.**

Спомен-плоча на планината Голешница, на врвот Лисец. Поставена е на карпа во рамка од метална конструкција со што е обележано местото каде на 21-04-1942 година бил формиран Велешкиот партизански одред. Исто така се обележани и борбите со бугарските окупаторски војски и полиција кои Одредот ги водел на 14-06-1942 г.

**373/457. с. Лисиче**

Спомен-плоча во с. Лисиче. Поставена е на зградаат од Основното училиште, со што е обележана борбата на Велешкиот партизански одред со бугарската полиција на 07-11-1942 година. Во оваа борба Одредот имал загуба од двајца борци а тоа:
— Тоде Јанев од с. Чашка, и
— Благоја Јованов-Гроздан од Велес.

**374/458. с. Мелница.**

Спомен-плоча во с. Мелница. поставена на носач челична рамка во слободен простор во дворот на Основното училиште во селото. Посветена е како сеќавање кога во август 1944 година во ова село било формирано Одделението за заштита на народот (ОЗНА).

**375/459. с. Сливник.**

Спомен-плоча во с. Сливник поставена на носач од кршен камен на крајот од источната страна на селото. Посветена е на загинувањето на првоборците Трајко Бошков-Тарцанот и Маца Овчарова во борба со бугарските окупатори во јануари 1942 година.

**376/464. с. Богомила.**

Спомен-плоча во с. Богомила во месноста „Сеченица". Поставена на карпа на местото каде на 17-10-1942 година бугарските окупатори стрелале 16 души од подрачјето на АЗОТ, повеќето од нив членови на Тајните комитети и борци.

**377/465. с. Ореше.**

Спомен-плоча во с. Ореше, поставена на селската чешма на која има текст со посвета и имиња на паднатите борци во НОВ од селото.

## 30. ШТИП И ШТИПСКО

**378/707. Штип.**

Спомен-плоча во с. Радање, поставена на Задружниот дом, а посветена на паднати борци во НОВ од селото и тоа:
Кипријан Минов, Блажо Сандев, Митко Марков, Јаким Русев и Вера од Скопје.

**379/710. с. Чардаклија**

Спомен-плоча во с. Чардаклија, поставена на местото каде што било куќата на првоборецот од селото Ѓорѓи Сланков-Чардаклиски. Убиен од бугарските окупатори кај „Три Чешми" на 24-06-1943 година.

**380/712. Штип.**

Спомен-плоча на една од зградите на „Треска" — погон Штип, посветена на дрводелскиот работник и првоборец од овој крај Тодор Коларов, кој на ѕверски начин бил убиен од окупаторот во Нишкиот затвор во април 1941 година.

**381/715. с. Лесковица**

Спомен-плоча во с. Лесковица, поставена на чешмата а посветена на паднатите борци во НОВ од селото и тоа:

Владо Арсов, Ване Миладинов, Блажо Илиев, Тоде Шапков, Јордан Петрушев и Димитар Јанев.

**382/716. Штип.**

Спомен-плоча во Штип, ул. Кежовица бр. 12, поставена е на куќата во која што живеел Милојко Пантов, еден од најактивните помагачи на НОВ. Бил убиен на ѕверски начин од бугарските окупатори на 5-6-1943 година во Штипскиот затвор.

**383/717. Штип.**

Спомен-плоча во Штип, поставена е на новоизградената куќа на местото каде што била куќата во која се родил и живеел првоборецот Васил Доганџиски. Член на Месниот комитет на КПЈ за Штип, борец на првиот Плачковички партизански одред, загинал во борба со бугарскиот окупатор на планината Плачковица, месност „Мамудица", во атарот на с. Шипковица Радовишко на 18-12-1942 година.

**384/718. Штип.**

Спомен-плоча во Штип на ул. Љубен Иванов бр. 58, куќа на првоборецот од Штип Фируз Назим, во која од почетокот на окупацијата на Македонија 1941 година па до крајот на 1943 година претставувала вистинска тврдина на отпорот против окупаторот. Во неа се одржувале илегални состаноци на Околискиот комитет на КПЈ за Штипско, престојувале илегалци, се вршеле организациони-технички подготовки за создавање на првите партизански одреди во Источна Македонија.

**385/719. Штип.**

Две спомен-плочи во Штип на ул. Славчо Стојменски бр. 29, со кои е обележана куќата во која се родил и живеел народниот херој на Југославија Славчо Стојменски и прворборецот Јаким Стојков од с. Неокази — Пробиштипско, кој во оваа куќа живеел илегално.

Славчо Стојменски бил раководител на СКОЈ, член на МК на КПЈ за Штип, член на Обласни комитет на КПЈ за штипска област и организатор за водење на вооружена борба против окупаторот. Загинал во борба со бугарските окупатори на 17-08-1943 година во Штип. За народен херој е прогласен на 11-10-1953 година.

Јаким Стојков како активен младинец и член на КПЈ стапува во редовите на првите борбени единици — во Плачковичкиот партизански одред. Загинал на 18-12-1942 година во борба со бугарските окупатори на планината Плачковица во месноста „Мамудица" во атарот на с. Шипковица — Радовишко.

**386/729. Штип.**

Спомен-плоча на ул. Иво Рибар-Лола во Штип бр. 84 со која е обележана куќата во која се родил и живеел борецот-револуционер Митко Мишев Цецов. Загинал во нерамна борба со бугарскиот фашистички окупатор на 21-05-1943 год. кај Виница како борец на партизанскиот одред „Гоце Делчев".

**387/721. Штип.**

Спомен-плоча во Штип на ул. Битолска бр. 16, поставена е на куќата во која живеел прворборецот Коле Нехтенин, кој загинал на 21-05-1943 година во борба со бугарските окупаторски војски во близина на Виница.

**388/722. Штип.**

Спомен-плоча во Штип, пред влезот во фабричките простории на фабриката Метална, која е посветена како признание на металскиот работник Митко Мишев Цецов, кој загинал во борбите со бугарскиот окупатор на 21-05-1943 година кај Виница.

**389/723. Штип.**

Две спомен-плочи во Штип на ул. Вера Циривири бр. 15, кои се посветени на народниот херој на Југославија од Македонија Ванчо Прке и прворборецот Вита Поп Јорданова.

Ванчо Прке бил член на Обласниот комитет на КПМ за штипска област, командант и партиски раководител на партизанскиот одред „Гоце Делчев", загинала на 21-05-1943 година кај Виница во борба со бугарските окупаторски војски. За народен херој е прогласен на 02-08-1949 година.

Вита Поп Јорданова била младински партиски раководител, рано стапила во борбените редови на НОВ, загинала кон крајот на октомври 1943 година кај месноста „Клуч" на Скопска Црна Гора односно убиена на ѕверски начин од балистичките банди.

**390/725. Штип.**

Спомен-плоча во Штип на плоштад „Тошо Арсов" бр. 10, поставена на куќата во која живеел прворборецот Тошо Арсов. Загинал во борба со бугарските окупатори на 21. 05. 1943 година кај Виница како политички комесар на партизанскиот одред „Гоце Делчев".

**391/733. с. Долани**

Спомен-плоча во с. Долани, во месноста „Беловица" на местото на кое на 03-08-1944 година бугарската окупаторска полиција на ѕверски начин ги уби активистите од Селото: Станое Т. Данев, Методи Т. Данев, Крсто М. Трајчев и Ристо С. Стојков.

# ГЛАВА ШЕСТА

## СПОМЕН-БИСТИ НА ПАДНАТИ БОРЦИ ВО НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНАТА ВОЈНА

## 1. БЕРОВО И БЕРОВСКО

**1/797. Пехчево.**

Спомен-биста во Пехчево, посветена е на ликот на Ванчо Китанов, борец на партизанскиот одред „Гоце Делчев", паднал во борба со бугарските окупаторски војски на 27 мај 1943 година во месноста „Врши Дол" кај Виница.
Спомен-бистата е излеана во бронза и поставена на носач од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркот во центарот на селото.

**2/802. Берово.**

Спомен-биста во дворот на Гимназијата во Берово. Посветена е на ликот на борецот Ацо Русковски како признание за неговото учество во НОВ. Изработена е од бетон и патинирана со „вагонска" боја, поставена на носач од бетон и обложен со бели мермерни плочи.

**3/808. Берово.**

Спомен-биста во Берово во паркот во центарот на градот, посветена е на ликот на Леонид Пецовски како сеќавање за неговото учество во НОВ. Изработена од бетон, патинирана и поставена на носач од терацо.

**4/791. Берово.**

Спомен-биста во Берово во дворот на Домот на пензионерите. Посветена е на Леонид Пецовски, чие име го носи домот. Изработена е од бетон и поставена на постамент исто така од бетон.

## 2. БИТОЛА И БИТОЛСКО

**5/134. Битола.**

Спомен-биста на Елпида Караманди, народен херој од Македонија, член на СКОЈ од 1939 год., член на КПЈ од 1941 година и член на ПК на СКОЈ за Македонија, се наоѓа во Градскиот парк во Битола.

Изработена е од бронза и поставена на постамент од бетон кој е обложен со 2/3 плочи од бел мермер, а 1/3 со плочи од сивкас мермер. Елпида како студент на Белградскиот универзитет активно се вклучила во редовите на напредната младина. По окупацијата на Македонија од бугарските окупатори била затварана, а потоа преминала во илегалност. Во април 1942 година станала борец на партизанскиот одред „Пелистер" со партизанско име Бисера. Во нерамна борба со окупаторот, на 3 мај 1942 год., Елпида Караманди тешко е ранета во Ореовската корија, заробена, а потоа на ѕверски начин убиена од бугарските фашисти. Народниот пејач пее песна за нејзината херојска борба и маченичка смрт.

**6/135. Битола.**

Спомен-биста од бронза во Градскиот парк, поставена на постамент од бетон и обложен со бели мермерни плочи, посветена на ликот на народниот херој од Македонија Естреја Арон Овадија — Мара. Како работничка рано се вклучува во редовите на работничкото движење и станува член на СКОЈ. По окупацијата на Македонија од бугарските окупатори, како член на СКОЈ активно работи меѓу Еврејската младина. Во 1942 година е примена за член на КПЈ, а со формирањето на партизанскиот одред, „Гоце Делчев", пролетта 1943 година станала и негов борец. Потоа борец на баталјонот „Стив Наумов", борец на Третата македонска бригада како заменик на полит. комесар на чета и учествува во сите борби кои ги води Бригадата. Со формирањето на Седмата македонска бригада станува политички комесар на баталјон и секаде прва во борба. Во една таква борба со бугарските окупатори на Кајмакчалан, во август 1944, загинува со уште неколку другари од Бригадата.

**7/136. Битола.**

Спомен-биста во Градскиот парк, со ликот на првоборецот Тодор Петров Ангеловски-Строгов (Тошо Даскало), изработена е од бронза и поставена на постамен од бетон, кој е обложен со сивкасти мермерни плочи, а на горниот дел со бели мермерни плочи. Со откривање на бистата на Тошо Даскалот му е оддадено признание за неговото организирање на НОВ од овој крај и активно учество во него. Загинал на 21 јуни 1943, во родното село Лавци, кога се нашол во безизлезна положба сам се убил.

**8/137. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели и сиви мермерни плочи, се наоѓа во Градскиот парк во Битола.

*Автор: Александар Јовановски, акад. скулптор.*

Бистата е посветена на ликот на првоборецот од Битола Димитар Николовски — Таки Даскалот, кој загинал на 3 мај 1942 година во борба со бугарската фашистичка војска и полиција, како борец на партизанскиот одред „Пелистер". За херојската смрт на Таки Даскалот народниот пејач му испејал многу тажна но и популарна песна.

**9/138. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон кој е обложен со сиви мермерни плочи. Вертикално со носачот, а во ниво на бистата изработен е потпирач од бетон, во форма на стол за седење, кој е обложен со бели мермерни плочи.

*Автор: Александар Јовановски, акад. скулптор.*

Бистата е посветена на ликот на Никола Ристов Тодоровски — Коле Канински, кој загинал во несреќен случај на 22-07-1944 год. во с. Буринец на Караорман, како комесар на Првата македонска бригада. Бил член на МК на КПЈ за Битола, а во НОВ стапил во септември 1942 год. во партизанскиот одред „Гоце Делчев" како негов командант.

**10/139.Битола.**

Спомен-биста од бронза поставена на носач од бетон, кој е обложен со бели и сиви мермерни плочи, се наоѓа во Градскиот парк во Битола. Спомен-бистата е посветена на ликот на Киро Димитровски-Дандаро, типографски работник, член на КПЈ, член на МК на КПЈ за Битола, затворен во Косовска Митровица, од каде во 1941 година биле ослободени со прокопување на подземен канал, а потоа се приклучил на партизанските одреди од Војводина. Бил во слободно Ужице и работел како типографски работник на печатењето на в. „Борба". По напуштањето на Ужице бил борец на Втората босанска бригада. Загинал на 1 Мај 1942 година кај Чајниче како бомбаш во борба со италијанските фашистички војски.

*Автор: Александар Јовановски, акад. скулптор.*

**11/140. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена на носач од бетон, обложен со бели и сиви мермерни плочи, се наоѓа во градскиот парк во Битола.
*Автор Александар Јовановски.*

Спомен-бистата е посветена на ликот на народниот херој Вангел Наумов Тодоровски-Мајоро, кој загинал во борба со бугарската полизија на 10 април 1942 година, бранејќи ја илегалната печатница за која бил партиски задолжен. Во таа борба Вангел го убил труповиот началник на полицијата, Стојчев и ранил еден агент.

**12/141. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент кој е изработен од бетон и обложен со бели мермерни плочи и една од сив мермер на која е запишан текст, посветен на Димче П. Хаџи-Поповски кому што му е посветена и бистата. Димче Хаџи-Поповски бил борец на партизанскиот одред „Пелистер", како воен инструктор на Одредот, кој загинал во борба со бугарските окупаторски војски и полиција на 03-05-1942 г.

**13/142. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена е на постамент од бетон кој е одбложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во Градскиот парк.

Бистата е посветена на првоборецот од Битола Христовски Петров Стево-Патако, кој загинал како илегалец во борба со бугарските војски и полиција во Битола на 28 јуни 1943 година.

**14/143. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена на носач од бетон кој е обложен со бели мермерни плочи, а на горниот дел и со сиви на која има и сигнатура.

Спомен-бистата е посветена на ликот на Јосиф Лазаров Христовски, политички затвореник во Сремска Митровица, кој бил ослободен со прокопување на подземен канал, 1941, заедно со другите затвореници. Загинал 1942 во борба против окупаторот.

**15/144. Битола.**

Спомен-биста со ликот на Магловски Ристов Трајче, поставена е на постамент кој е обложен со бели и сиви мермерни плочи, се наоѓа во Градскиот парк.

Маглавски Трајче водел илегална борба против фашистичките окупатори за кое што бил

и затворан. По излегувањето од затворот решил да се приклучи кон единиците на НОВ, но на пат кон Одредот бил убиен на периферијата на Градот од предавничка рака на 8 јули 1943 година.

**16/145. с. Новаци**

Спомен-биста од бетон во с. Новаци, поставена на постамент од бетон, во форма на пресечена пирамида, се наоѓа во дворот на Основното училиште во Селото.

Бистата е посветена на ликот на Славко Тонев Лумбаркоски, кој илегално дејствувал против окупаторот, а 1943 година стапил во НОВ и бил борец во Првата македонско-косовска бригада, загинал кај Кичево на 1 септември 1944 година.

**17/146. с. Логоварди**

Спомен-биста од бетон, поставена на носач од бетон, се наоѓа во дворот на Основното училиште во с. Логоварди.

Посветена е на ликот на Стеван Василев Наумов-Стив, народен херој, организатор на НОВ, член на ПК КПЈ за Македонија и член на Оперативниот штаб на Македонија, уценет од бугарскиот окупатор на 200 000 лева, загинал на 11 септември 1942 година во шумата кај с. Болно — Ресенско, во нерамна борба со бугарскиот окупатор, заедно со поетот и народен херој Мите Богоески од с. Болно.

**18/147. Битола.**

Спомен-биста во Битола, изработена од бронза и поставена на монолитен, обработен украсен камен со ликот на првоборецот-печалбар Трајан Белев-Гоце.

Трајан Белев целиот свој живот го посветил во борба за правата на работничката класа, а во НОВ заземал раководни партиски и воени функции и тоа: секретар на Првиот битолски реонски комитет, член на Оперативниот штаб на Втората оперативна зона — комесар по снабдување како и заменик на комесар на баталјонот „Мирче Ацев". Загинал на 8 ноември 1943 год. кај с. Зајас во борба со германските војски и балистичките банди.

**19/148. Битола.**

Спомен-биста од бронза, со ликот на борецот Славко Лумбаркоски, се наоѓа во градскиот парк. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон кој е обложен со бели и сиви мермерни плочи.

Загинал на 1 септември 1944 година кај с. Јудово Кичевско како комесар во Првата македонска бригада.

**20/149. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена на носач од бетон, обложен со бели и сиви мермерни плочи се наоѓа во Градскиот парк.

Бистата е посветена на ликот на Стерјо Петров Ѓорѓиевски, организатор на штрајкови на чевларските работници во Битола, член на МК на КПЈ за Битола и борец на партизанскиот одред „Даме Груев". Загинал во борба со непријателот на 22-12-1942 година кај с. Сопотско — Ресенско.

**21/150. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели и сиви мермерни плочи, се наоѓа во Градскиот парк.

Бистата е посветена на ликот на Кочо Вангел Десано од Битола, активен учесник во организирањето на вооружената борба против окупаторот, служел за врска помеѓу партиската организација и Одредот „Пелистер", поради што бил затворен од бугарската окупаторска власт и осуден на смрт, а егзекуцијата била извршена во скопскиот затвор, во 1942 година.

**22/151. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во Градскиот парк.

Бистата го претставува ликот на Димитровски Василев Томо-Томаки, раководител на СКОЈ, бил затворен од бугарските окупатори во Идризово, од каде на 28 август 1944 год. бил ослободен од единиците на Третата ударна бригада. Загинал кај с. Моране, каде Единицата налетала на заседа од бугарската војска.

**23/152. Битола.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели и сиви мермерни плочи, се наоѓа во Градскиот парк.

Бистата го претставува ликот на Нахмијас Јосеф Мордо во чија куќа во Битола престојувале илегалци, член на КПЈ, од 1942 година борец на одредот „Даме Груев", потоа во Третата македонска ударна бригада и борец на Седмата македонска ударна бригада. Загинал на 25-08-1944 година на Кајмакчалан, како комесар на баталјон, во борба со бугарските окупаторски војски.

**24/153. Битола.**

Спомен-биста од гипс, поставена на постамент од бетон, обложен со сиви мермерни плочи, се наоѓа пред влезот на училиштето „Др. Трифун Пановски" во Битола.

Бистата е посветена на ликот на Трифун Пановски, активен член на Црвена помош, за кое бил и затваран од фашистичките окупатори. Есента 1943 година станал борец на

Првата македонска бригада на должност лекар на Бригадата, загинал во несреќен случај во с. Буринец Струшко, заедно со Коле Канински летото 1944 година.

**25/154. Битола.**

Спомен-биста во Битола, со ликот на д-р Трифун Пановски, се наоѓа во дворот на Градската болница која го носи неговото име. Излеана од бронза и поставена на постамент кој е обложен со бели мермерни плочи, како сеќавање и признание за неговото учество во НОВ.

**26/бб. Битола.**

Спомен-биста на Сотир Брбески во Битола се наоѓа во градскиот парк. Излеана од бронза и поставена на постамент од бетон и обложен со бели мермерни плочи како признание за неговото учество во НОВ.

**27/бб. Битола.**

Спомен-биста на Пецо Божиновски-Кочо се наоѓа во Градскиот парк во Битола. Излеана е од бронза и поставена на носач од бетон, обложен со мермерни плочи како признание за неговото учество во НОВ.

**28/бб. Битола.**

Спомен-биста на Јонче Мурџевски во Битола се наоѓа во Градскиот парк. Излеана од бронза и поставена на носач од бетон кој е обложен со мермерни плочи како признание за неговото учество во НОВ.

**29/бб. Битола.**

Спомен-биста од бронза посветена на ликот на Јонче Јосифовски-Кице. Поставена на носач од бетон, обложен со мермерни плочи се наоѓа во Градскиот парк во Битола.

**30/бб. Битола.**

Спомен-биста на Стеван Наумов-Стив се наоѓа во дворот на Основното училиште во Битола кое го носи неговото име. Излеана е во бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со мермерни плочи.

**31/бб. Битола.**

Спомен-биста на Ѓорѓи Наумов се наоѓа во дворот на Фабриката за електроразладни уреди која го носи неговото име. Поставена на носач од бетон е признание за неговото учество во НОВ, ѕверското убиство од бугарските окупатори.

**32/бб. Битола.**

Спомен-биста од бронза на народниот херој Стеван Наумов-Стив се наоѓа во дворот на РО „ЈУГОТУТУН" во Битола. Поставена на носач од бетон кој е обложен со мермерни плочи, е признание за неговиот придонес во организирањето на НОВ од овој крај, неговото учество во НОВ и трагичното загинување во борба со бугарските окупатори.

**33/бб. с. Брусник.**

Спомен-биста на народниот херој Васил Карангелески во с. Брусник. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со мермерни плочи како трајно сеќавање за неговото учество во НОВ и за придонесот во повоениот период, во активната служба во ЈНА.

**34/1000. с. Дихово.**

Спомен-биста на Јонче Ѓорѓевски во с. Дихово. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи како сеќавање за неговото учество во НОВ.

**35/1001. пл. Пелистер.**

Спомен-биста од бронза посветена на ликот на Пецо Божиновски-Кочо се наоѓа во дворот на Домот на ПТТ на Пелистер како признание за неговото учество во НОВ.

## 3 ВИНИЦА И ВИНИЧКО

**36/822. Виница,**

Спомен-биста на првоборецот Тошо Арсов се наоѓа во центарот на градот Виница. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон кој е обложен со бели мермерни плочи како признание за неговото активно учество во НОВ. Загинал на 21 мај 1943 година во борба со бугарските окупаторски војски кај „Врши Дол" Виничко, како командант на ПО „Гоце Делчев".

**37/823. Виница.**

Спомен-биста на народниот херој Ванчо Прќе се наоѓа во центарот на градот во Виница. Изработена од бронза и поставена на носач од бетон, обложен со бели мермерни плочи. Херојот загинал со Тошо на 21 мај 1943 година кај „Врши Дол" — Виничко во борба со бугарските окупаторски војски, како комесар на партизанскиот одред „Гоце Делчев".

## 4. ГЕВГЕЛИЈА И ГЕВГЕЛИСКО

**38/469. с. Негорци**

Спомен-биста од мермер во с. Негорци. Поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во дворот на Училиштето.

Бистата е посветена на ликот на Ристо Шукрев, и е признание за неговото учество во НОВ и неговата маченичка смрт.

**39/472. Гевгелија.**

Спомен-биста во Гевгелија, изработена од бел мермер и поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во дворот на Гимназијата.

Бистата е посветена на народниот херој од Македонија Јосиф Јосифовски-Свештарот како признание за револуционерна дејност, организаторска способност на вооружената борба и активно учество во НОВ. Јосиф Јосифовски-Свештарот херојски загинал кај с. Кленоец — Кичевско во 1943 год. во борба со германски војски и балистички банди.

**40/475. Гевгелија.**

Спомен-биста во Гевгелија, изработена од бронза и поставена на носач од натур-бетон, се наоѓа пред зградата на Општинскиот суд. Бистата е посветена на ликот на народниот херој Јосиф Јосифовски-Свештарот и е признание за неговата револуционерна дејност и активно учество во НОВ.

**41/478. Гевгелија.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во Градскиот парк. Бистата е посветена на Васо Карајанов-Леонид како признание за неговото учество во НОВ.

**42/479. Гевгелија.**

Спомен-плоча од бронза, поставена на постамент кој е обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во дворот на училиштето „Владо Кантарџиев" во Гевгелија.

Бистата е посветена на ликот на Владо Кантарџиев и е признание за неговото учество во НОВ.

**43/481. с. Богданци**

Спомен-биста од бронза во с. Богданци. Поставени се на постамент од обработен монолитен гранитен камен во форма на призма, се наоѓаат десно од патот спрема Дојран, во добро уредено паркче.

Бистата е посветена на Боро Попов како признание за неговото учество во НОВ.

**44/481. с. Богданци.**

На исто место се наоѓа и спомен-бистата на Брано Петрушев, изработена од бронза и поставена на постамент како и претходната, во знак на признание за учество во НОВ.

**45/482. с. Богданци.**

Спомен-биста на Тумбов Нако-Вардарски,

**46/482 с. Богданци.**

Спомен-биста на Мусев Петар-Фидин

**47/482. с. Богданци.**

Спомен-биста на Калчев Симо-Изворски.

Сите три бисти се изработени од бронза и се поставени на носач, изработен од обработен камен-рустика во правоаголна форма, се наоѓаат во с. Богданци во посебно уредено паркче во близина на Хотелот, како признание за нивното учество во НОВ.

**48/485. с. Стојаково.**

Спомен-биста од мермер на Никола Мандалов;

**49/485. с. Стојаково.**

Спомен-биста од мермер на Мито Цунов

**50/485. с. Стојаково.**

Спомен-биста на Владо Пиперов се поставени на заеднички постамент, израбтен од кршен камен-рустика, во селото Стојаково.
ково.

Бистите се посветени како признание за нивното учество во НОВ.

**51/486. с. Богородица.**

Спомен-биста од мермер на Тошев Динка и

**52/486. с. Богородица.**

Спомен-биста на Димков Ристо, поставени се на посебни постаменти од терацо, се наоѓаат во центарот на с. Богородица. Посветени се како признание за нивното учество во НОВ.

## 5. ГОСТИВАР И ГОСТИВАРСКО

**53/299. Гостивар.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент, изработен од обработен камен, се наоѓа во паркчето, пред Хотелот, во центарот на Градот.

Бистата е посветена на ликот на народниот херој од Македонија Чеде Филиповски-Даме како признание за неговото учество во НОВ, каде заземал раководни функции: зам. командант на Првата Македонско-косовска и Првата македонска бригада, а потоа и командант на 48 дивизија, на која должност и загина кај Радовиш 1945 во несреќен случај.

**54/310. с. Трница**

Спомен-биста од бронза поставена на постамент кој е обложен со сивкасти мермерни плочи, се наоѓа во дворот на Земјоделската задруга во с. Трница.

Бистата е посветена на ликот на Живко Брајковски како признание за неговото учество во НОВ и Социјалистичката изградба.

**55/302. с. Маврови Анови**

Две спомен-бисти во с. Маврови Анови од бронза, со ликовите на народните херои од Македонија, Чеде Филиповски и Злате Мелакоски, поставени на постамент од монументален обработен камен, се наоѓаат во паркчето во центарот на селото.

**56/303. Гостивар.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од делови на обработен камен, се наоѓа во Градскиот парк во Гостивар.

Бистата му е посветена на народниот херој од Македонија Михајловски (Мелакоски) Злате како признание за неговото учество во НОВ.

**57/304. Гостивар.**

Спомен-биста од бронза, поставена е на постамент од обработен камен-рустика, се наоѓа во Градскиот парк во Гостивар.

Спомен-бистата е посветена на Панче Поповски, народен херој од Македонија, активен партиски работник и учесник во НОВ, загинал како комесар на Првата македонска бригада, во јули 1944 година во борба со германските окупаторски војски за ослободувањето на Дебар.

**58/658. Гостивар.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент обложен со украсни плочи, се наоѓа во паркчето пред поранешната зграда на Општинското собрание во Гостивар.

Бистата е посветена на ликот на Елисија Попоски-Марко за признание на неговото учество во Шпанската револуција, НОВ и Социјалистичката изградба.

**59/660. с. Маврово**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент кој е обложен со бели мермерни плочи се наоѓа во с. Маврово во дворот на „Партизанска куќа".

Бистата е посветена на првоборецот Елисија Попоски, роден во ова Село, како признание за неговото учество во Шпанската револуција, НОВ и Социјалистичката изградба.

**60/661. с. Маврово**

Спомен-биста од бронза, поставена е на постамент од монументален мермер се наоѓа во с. Маврово во дворот на „Партизанска куќа". Посветена е на ликот на Никудин Симевски како признание за неговото учество во НОВ,

**61/662. с. Маврово**

Спомен-биста од бронза поставена на монументален обработен мермерен постамент, се наоѓа во с. Маврово во дворот на „Партизанска куќа". Посветена на ликот на Мара Угринова за признание на нејзиното учество во НОВ.

**62/663. с. Маврово**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од обработен монолитен мермер, се наоѓа во с. Маврово во паркчето кај „Партизанска куќа". Посветена на ликот на Боге Велјановски како признание за неговото учество во НОВ.

**63/666. Маврови Анови.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент кој е обложен со украсни плочи, се наоѓа во Маврови Анови во дворот на Основното училиште. Посветена е на ликот на Денче Дејановски во знак на признание за неговото учество во НОВ.

**64./667. Лазарополе.**

Спомен-биста од бронза, поставена е на постамент од обработен камен, се наоѓа во Лазарополе во дворот на поранешната Ќилимара.

Бистата е посветена на познатиот лик на Коста Солев-Рацин, пролетерски поет, револуционер и учесник во НОВ и е признание за неговата дејност пред Револуцијата и за време на Револуцијата.

## 6. ДЕБАР И ДЕБАРСКО

**65/198. Дебар.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, продолжен со терацо, се наоѓа во дворот на Гимназијата, чие име го носи. Бистата е посветена на ликот на Здравко Чочковски како признание за неговото учество во НОВ.

**66/199. Дебар.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент кој е изработен од обработен камен, се наоѓа во Паркот во центарот на Градот.

Бистата е посветена на ликот на народниот херој Ибе Паликуќа, член на СКОЈ, илегален работник, борец во Шестата албанска бригада, загинува на 22. 09. 1944 година кај Кичево како заменик на комесар на баталјон во Четвртата шиптарска бригада.

**67/200. Дебар.**

Спомен-биста во Дебар, изработена од бронза, поставена на носач од бетон, продолжен со терацо, се наоѓа во Градскиот парк.

Посветена е на ликот на Атанас Таневски, како признание за неговото активно учество во создавањето на работнички организации и борбата против ненародниот режим на Кралството СХС на подрачјето во Западна Македонија. Умрел во 1925 г.

**68/201. Дебар.**

Спомен-биста од бронза, поставена е на постамент од обработен камен, се наоѓа во Паркот во центарот на Градот.

Спомен-бистата е посветена на ликот на Лиман Јахја Каба, партиски раководител, учесник во НОВ во Седмата албанска бригада како заменик комесар на батаљон, во борбите покажувал големо херојство, прогласен е и за народен херој, загинал 1945 година на Сремскиот фронт за време на чистење на теренот од дражиќевците и недиќевците остатоци.

**69/202. Дебар.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, продолжен со терацо, се наоѓа во Градскиот парк.

Бистата е посветена на Трпе Броштички, е признание за неговото активно учество во НОВ, загинал во 1944 година.

Неговата куќа служела за престој на илегалци, а во истата била сместена партиската техника и работела за цело време на окупацијата и не била откриена.

## 7. ДЕЛЧЕВО И ДЕЛЧЕВСКО

**70/813. с. Д. Саса.**

Спомен-биста на народниот херој Вера Јоциќ се наоѓа во дворот на Училиштето во с. Долно Саса. Изработена е од бетон и поставена на чешмата како сеќавање за нејзиното тешко ранување во борба со бугарските окупаторски војски и смртта во ова село, јуни 1944 г.

## 8. НЕГОТИНО И НЕГОТИНСКО

**71/498. Неготино.**

Спомен-биста од бронза во Неготино, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа пред ресторанот „Вардар". *Автор: Лазар Илиевски, лик. уметн.*

Бистата е посветена на ликот на првоборецот Манчо Малиминов за признание на неговата илегална активност, како член на МК на КПЈ за Неготино, организаторските способности за вооружена борба против окупаторот и маченичката смрт. (Убиен на ѕверски начин од окупаторот во 1943 год.).

**72/499. Неготино.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа од левата страна на улицата кога се оди кон ценатрот на Градот.

Бистата е посветена на ликот на Александар Ристов-Апаратчето и е признание за неговата активност во собирање на оружје за востание против окупаторот, илегалната активност како скоевец и активно учество во НОВ. Загинал на 16 август 1944 год. на „Лисец" на пл. Плачковица во борба со бугарските окупаторски војски.

**73/500. Неготино.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа лево од улицата која води од центарот на Градот кон Кавадарци.

Бистата е посветена на ликот на Тодораќо Гечев-Пекарев, член на МК на КПЈ за Неготино, борец на Одредот „Добри Даскалов", батаљонот „Страшо Пинџур" Втората македонска бригада и Единаесеттата македонска бригада во која заземал должност заменик комесар на бригадата. Загинал на 29. 09. 1944 год. во реонот на с. Крстец, во борба со германските окупатори за ослободување на Прилеп.

**74/501. Негвтино.**

Спомен-биста во Неготино, изработена од бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа од левата страна на улицата во правец од центарот кон Кавадарци.

Бистата е посветена на ликот на Ило Виларов-Сокол, член на КПЈ и член на МК на КПЈ за Неготино, командир на чета во одредот „Добри Даскалов", загинува кај Клинска Леса на 12. 06. 1943 година од заседа на бугарската окупаторска војска.

**75/502. Неготино.**

Спомен-биста со ликот на Никола Петров се наоѓа лево од улицата од центарот за Кавадарци. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи.

*Автор: Лазар Илиевски, ликовен уметник.*

Бистата е посветена како признание за активното учество на Никола во НОВ, неговата херојска борба против бугарскиот окупатор и достојна смрт на борец за кого народниот пејач испејал песна.

**76/503. Неготино.**

Спомен-биста од бронза со ликот на Блажо Јанушев со која му е оддадено признание за неговата революционерна дејност пред војна-

та и учеството во НОВ од 1942 година. Загинал на 17. 12. 1942 година во нерамна борба со бугарските окупатори во близина на с. Фојница — Велешко.

**77/504. Неготино.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркчето лево од улицата за Кавадарци. Посветена е на ликот на Пано Калаџиев и е признание за активната борба пред војната и во текот на НОВ. Како член на МК на КПЈ за Неготино работи во позадината, а потоа стапува во редовите на II бригада и станува командир на чета. Загинува на 8. 09. 1944 год. во одбрана на Неготино.

**78/507. Неготино.**

Спомен-биста, изработена од бронза, во авторство на *Томе Андреевски*, се наоѓа во паркот пред Стопанска банка во Неготино. Посветена е на ликот на Душан Ѓорѓиев Југуков-Малешев, член на МК на СКОЈ за Неготино од 1941 година, активен учесник во собирање на оружје за вооружена борба против окупаторот и борец на партизанскиот одред „Добри Даскалов". Стрелан од бугарскиот окупатор во Дреновска Клисура на 6 јуни 1943 година.

**79/938. Неготино.**

Спомен-биста во Неготино, изработена од бронза и поставена на носач од терацо во дворот на ЦОУ „Страшо Пинџур". Посветена е на ликот на народниот херој од овој крај, Страшо Пинџур, и е признание за неговиот придонес во развојот на НОВ во Неготино и целата Тиквешија.

**80/939. Неготионо.**

Спомен-биста на борецот Александар Ванов Донов-Кожинката во Неготино. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон кој е обложен со бели мермерни плочи. Се наоѓа во паркот пред зградата на Собранието на општината и ЗИК „Повардарие". Загинал во борба со бугарскиот окупатор на 7 јуни 1943 г. кај с. Дрен — Прилепско.

## 9. КАВАДАРЦИ И КАВАДАРЕЧКО

**81/522. Кавадарци.**

Спомен-биста на борецот Пано Мударов-Фрањо. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа на раскрсницата на улиците во близината на црквата Св. Димитрие во Кавадарци. Пано бил борец во партизанскиот одред „Добри Даскалов", командир на одделение. Загинал кај „Клинска Леса", од бугарска заседа, на 10 јуни 1943 година.

*Автор: Томе Андреев, акад. скулптор.*

**82/523. Кавадарци.**

Спомен-биста на Димката Ангелов-Габерот, политички комесар на партизанскиот одред „Добри Даскалов" и Третата оперативна зона, се наоѓа во центарот на Градот во паркот пред Милиционерската станица. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи во авторство на *Пано Анѓушев*. Димката загинал на 10 јуни 1943 година кај „Клинска Леса" од заседа на бугарската окупаторска војска.

**83/524. Кавадарци.**

Спомен-биста на борецот Тошо Велков-Пепето. Изработена од бронза и поставена на постамент, обложен со мермерни плочи во авторство на *Томе Андреев*, се наоѓа во паркот во Градот.
Тошо Велков бил борец на Кумановскиот партизански одред, кој во борба со бугарските окупаторски војски загинал на 9 мај 1944 година на планината Плачковица.

**84/525. Кавадарци.**

Спомен-биста на Лазо Стојанов во Кавадарци, пред училиштето „Страшо Пинџур", изработена од бронза и поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи. Бил борец на Тиквешкиот партизански одред „Добри Даскалов", а загинал во борба со бугарските окупаторски војски и контрачетници во с. Бојанчиште на 18 мај 1943 година.

**85/526. Кавадарци.**

Спомен-бисат на Стефан Хаџитефов-Феткин, член на Обласниот комитет на КПМ и секретар на КПМ за Тиквешкиот реон, се наоѓа во Градскиот парк во Кавадарци. Изработена од бронза и поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи. Феткин бил борец на одредот „Добри Даскалов", со слабо здравје и умира во Партизанската болница на Одредот во месноста „Клински Колиби", во март 1944 год.

*Автор: Пано Анѓушев, ликовен уметник.*

**86/527. Кавадарци.**

Спомен-биста на борецот Данчо Поп-Атанасов-Гано се наоѓа во Градскиот парк. Изработена е од бронза и поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи. Бил борец на Тиквешкиот партизански одред „Добри Даскалов", а загинал кај с. Гарниково на 10 јуни 1943 година во борба со бугарските окупаторски војски.

**87/528. Кавадарци.**

Спомен-биста на пушкомитралезецот од Втората македонска ударна бригада Лазо Мицев-Рале се наоѓа во Градскиот парк. Изработена од бронза и поставена на постамент обложен

со бели мермерни плочи. Загинал на 15 април 1944 год. кај с. Тресине во Егејска Македонија во борба со германските окупаторски војски.

**88/529. Кавадарци.**

Спомен-биста на народниот херој Блажо Тодоровски-Чичето се наоѓа во Градскиот парк. Изработена од бронза и поставена на носач од бетон обложен со бели мермерни плочи. Бил заменик командант на партизанскиот одред „Добри Даскалов", а загинал на 16 јуни 1943 година.

**89/530. Кавадарци.**

Спомен-биста Киро Спанџев-Брко се наоѓа во Градскиот парк. Изработена од бронза и поставена на постамент обложен со мермер. Киро заземал високи партиски функции во Околискиот и Општинскиот комитет на КПМ за Кавадарци. Бил борец на одредот „Добри Даскалов, батаљонот „Страшо Пинџур" и заменик комесар на батаљонот „Христо Ботев" при Втората македонска бригада. Загинал на 28 декември 1944 год.

**90/531. Кавадарци.**

Спомен-биста на народниот херој Киро Крстев-Страшо се наоѓа во Градскиот парк. Изработена од бронза и поставена на носач од мермер. Загинал во Кавадарци на 7 април 1944 година во нерамна борба со бугарските војски и полиција, вршејќи ја партиската задача, член на Обласниот комитет на КПМ.

**91/532. Кавадарци.**

Спомен-биста на борецот Рада Поцева-Дафина со што и е оддадено признание за нејзиното учество во НОВ. Изработена од бронза и поставена на постамент од мермер, се наоѓа во Градскиот парк. Починала во 1962 година.

**92/533. Кавадарци.**

Спомен-биста на народниот херој Страшо Пинџур, член на ПШ на НОВ и ПОЈ за Македонија и ПК на КПЈ за Македонија, се наоѓа во Градскиот парк. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон обложен со бели мермерни плочи. Убиен на ѕверски начин во Скопје од бугарската окупаторска полиција во почетокот на јануари 1943 година.

**93/537. Кавадарци.**

Спомен-биста на борецот на одредот „Добри Даскалов" Благоја Крстиќ-Јошка се наоѓа на крстосницата на улицата спрема село Ваташа. Изработена од бронза и поставена на носач со мермер во добро уредена околина. Подлегнал на добиените рани во борба со бугарскиот окупатор кај с. Конско — Гевгелиско во септември 1943 година.

**94/538. Кавадарци.**

Спомен-биста на народниот херој Страшо Пинџур се наоѓа во дворот на неговата куќа во с. Ваташа. Изработена од бронза и поставена на постамент кој е обложен со сивкасти мермерни плочи. Бистата и куќата претставуваат комплексен меморијален споменик посветен на Народниот херој од Македонија.

**95/543. с. Бохула.**

Спомен-биста на борецот Доно Р. Попов во с. Бохула, во дворот на Основното училиште. Изрaбоетна од бронза и поставена на постамент од бетон. Во борбата кај с. Витолиште на 24 мај 1944 год. со германските окупаторски војски бил тешко ранет и другиот ден им подлегнал на раните.

**96/546. с. Ваташа.**

Спомен-биста на Блаже Џунов-Млаѓо се наоѓа во дворот на Основното училиште „Димката Габерот" во с. Ваташа. Изработена од бронза и поставена на носач од мермер. Бил борец на одредот „Добри Даскалов", батаљонот „Страшо Пинџур" во составот на Втората бригада. Загинал на планината Бигла, во Егејска Македонија на 28 април 1944 год. во борба со германските окупатори.

**97/550. Кавадарци.**

Спомен-биста на Митра Димова-Анка, се наоѓа во дворот на Тутуновиот комбинат во Кавадарци. Изработена од бронза и поставена на носач од мермер, оградена и поплочена околина. Била борец на одредот „Добри Даскалов", а во борбата на планината Бигла, Егејска Македонија, со германските окупаторски војски била тешко ранета и по два месеца во мај 1944 год. подлегнала на раните.

**98/558. Кавадарци.**

Спомен-биста на Диме Поп Атанасов, прва жртва на фашистичките убиства во Македонија, се наоѓа во паркот во близина на Автобуската станица во Кавадарци. Изработена од бронза и поставена на носач, обложен со бели мермерни плочи. Бил убиен од бугарската полиција и домашни предавници во село Горни Дисан на 13 јули 1941 година вршејќи партиска задача.

**99/941. Кавадарци.**

Спомен-биста од бронза, посветена на ликот на борецот Тоде Хаџи Тефов, и е признание за неговото учество во НОВ. Поставена на носач од обработен кршен камен во дворот на ЦОУ "Тоде Хаџи Тефов" во Кавадарци. Бил борец на партизанскиот одред „Добри Даскалов" со функција на идејно-политичка наобразба на борците. Добил партиска задачи илегално да работи во Градот, но бил откриен и во нерамна борба загинал во месноста „Калница" на 13. 08. 1943 година.

## 10 КИЧЕВО И КИЧЕВСКО

**100/119. Кичево.**

Спомен-биста на народниот херој Мирко Милески-Урош се наоѓа во дворот на Гимназијата, која го носи неговото име. Излеана од бронзаи поставена на постамент од бетон кој е обложен со бели мермерни плочи. Веднаш по капитулацијата на предвоена Југославија Мирко активно учествува во организирањето на вооружена борба против фашистичките окупатори и активно учествува во сите вооружени борби, кои се водени на овој терен. Загинал на 1. 10. 1943 год. на Буковиќ бранејќи ја слободната територија на Западна Македонија со центар во Кичево, како Комесар на чета, чии борци загинале за истата цел.

**101/120. Кичево.**

Спомен-биста пред зградата на Железничката станица во Кичево посветена на ликот на првоборецот Тане Целески Стефановски. Поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи. Бистата на Тане е посветена како признание за неговото активно учество во организирањето на разни форми на борба против окупаторот, вклучувајќи ја и вооружената. Загинал во борба со германските војски и балистичките банди на 19 ноември 1943 год. кај с. Симница — Гостиварско.

**102/979. Кичево.**

Спомен-биста од бронза, со ликот на Јанко Михајловски, поставена на носач од обработен бел мермер, се наоѓа во Паркот на револуцијата во Кичево.

Јанко Михајловски бил член на првиот МК на КПЈ за Кичево во 1941 година, во 1942 г. пролетта, станал секретар на Околиски комитет на СКОЈ, потоа бил во затвор во Тирана, а по враќањето од затвор станал член на Околиски комитет на КПЈ. Бил убиен помеѓу селата Малоцрско и Белица во ноември 1943 година.

**103/980. Кичево.**

Спомен-биста од бронза, со ликот на Олга Мицеска, поставена на носач од мермер, се наоѓа во дворот на детската градинка „Олга Мицеска" во Кичево.

Олга Мицеска била родена во 1926 год. во Кичево, во 1942 год. станала член на СКОЈ, а потоа и член на КПЈ. Во мај 1943 г. станала борец на Кичевско-Мавровскиот одред и учествувала во сите борбени акции на Одредот. Загинала на 1. 11. 1943 год. на Буковиќ како командир на одделение во четата на народниот херој Мирко Милески.

**104/981. Кичево.**

Спомен-биста од бронза, со ликот на Лефко Стефаноски-Тарзан, поставена на постамент од обработен бел мермер, се наоѓа во Паркот на револуцијата во Кичево како признание за неговото учество во НОВ и социјалистичката изградба. Загинал во сообраќајна несреќа во 1966 година како официр на ЈНА.

**105/982. Кичево.**

Спомен-биста од бронза, со ликот на Драге Богески, поставена на носач од обработен бел мермер, се наоѓа во Паркот на револуцијата во Кичево. Бистата е поставена во знак на признание за неговото учество во НОВ и социјалистичката изградба. Умрел во 1963 г.

**106/983. с. Зајас**

Спомен-биста во дворот на Основното училиште во с. Зајас — Кичевско. Посветена на ликот на Реџо Рушит — жртва на фашистичкиот терор. Изработена од бронза и поставена на носач од бетон и обложена со бели мермерни плочи на кои е напишано името на паднатиот борец.

## 11. КОЧАНИ И КОЧАНСКО

**107/826. Кочани.**

Спомен-биста на борецот Раде Михајлов-Кратовче. Изработена е од бронза и поставена на постамент кој е обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркот пред Домот на културата во Кочани. Бистата е откриена како сеќавање и признание за неговото учество во НОВ, загинал во 1944 год.

**108/826. Кочани.**

Во непосредна близина и на истото плато се наоѓа спомен-бистата на борецот Љупчо Сантов, излеана од ист материјал (бронза) и исто таков постамент. Поставена е како признание за неговото учество во НОВ, загинал во 1944 година.

## 12. КРАТОВО И КРАТОВСКО

**109/861. Кратово.**

Спомен-биста од бронза, посветена на ликот на борецот Јове Гичев Михајловски, се наоѓа „Карши Бавчи" во Кратово. Поставена на носач од терацо, и е признание за неговото активно учество во НОВ. Загинал на седми јули 1944 година во борба со окупаторските војски.

**110/862. Кратово.**

Спомен-биста од бронза, посветена на ликот на борецот Тошо Петрев Куковски, се наоѓа „Карши Бавчи" во Кратово. Поставена на носач од терацо и е признание за неговото учество во НОВ. Загинал на 26 август 1944 година во борба со окупаторските војски.

## 13. КРИВА ПАЛАНКА И КРИВОПАЛАНЕЧКО

**111/877 Крива Паланка.**

Спомен-биста на народниот херој Христијан Тодоровски-Карпош, се наоѓа во дворот на фа-та за декоративни производи во Градот, која го носи името на Херојот.

Поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи, е признание за неговото активно учество во НОВ.

**112/920. Крива Паланка.**

Спомен-биста на народниот херој Вера Јоциќ, се наоѓа во дворот на работната организација „Вера Јоциќ" во Крива Паланка. Изработена од бронза и поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи, и е признание за нејзиното активно учество во НОВ.

## 14. КРУШЕВО И КРУШЕВСКО

**113/344. Крушево.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, продолжен со мозаика, а во средината е аплицирана бела мермерна плоча со текст: „НИКО М. ДОАГА 1922—1945" кому што е посветена и бистата. Се наоѓа во дворот на работната организација „Југотутун" во Крушево.

**114/345. Крушево.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, продолжен со тераццо, на кој има аплицирано бела мермерна плоча со текст: „ИВАНОВСКИ Е. МИШЕ 1917—1942" кому му е посветена и бистата како признание за неговото учество во НОВ. Бистата се наоѓа во дворот на работната организација „Југотутун" во Крушево.

**115/347. Крушево.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент изграден од делови на обработен камен-рустика, се наоѓа во паркчето во центарот на Градот.

Бистата е посветена на народниот херој од Македонија Манчу Г. Матак (1919—1944) и е признание за неговото активно учество во НОВ.

## 15. КУМАНОВО И КУМАНОВСКО

**116/45. Куманово.**

Спомен-биста со ликот на прворборецот Боро Божиновски-Прцан од Куманово, со кое му е оддадено признание за неговото организирање на оружената борба против окупаторот, за активното учество во НОВ во Кумановскиот, Црнотравскиот и Скопскиот партизански одред. Загинал во борба со окупаторот на Скопска Црна Гора кон крајот на 1942 година. Лоцирана е во ф-ка „Чик" — Куманово.

**117/46. Куманово.**

Спомен-биста од бронза со ликот на народниот херој на Југославија од Македонија Киро А. Нацев-Фетак, член на СКОЈ и УРС-овите синдикати од 1934 година, член на КПЈ од 1936 год., политички комесар на Првиот (Козјачки) партизански одред и инструктор на Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија. Загинува во борба со бугарскиот окупатор кај манастирот на с. Прилепец на 18-12-1942 година.

Бистата е поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи, во дворот на фабриката за конфекција „Киро Фетак" во Куманово.

**118/47. Куманово.**

Спомен-биста во Металскиот центар „Наце Буѓони" излеана од бронза и поставена на постамент од мермер. Посветена на ликот на првоборецот Перо Наков, член на СКОЈ и КПЈ, член на МК на КПЈ за Куманово и член на Покраински комитет на КПЈ за Македонија. Убиен во скопскиот затвор во 1942 г. од буг. окупатор.

**119/48. Куманово.**

Спомен-биста во Куманово, се наоѓа во дворот на училиштето „Бајрам Шабани", поставена на носач од бел мермер, а излеана е од бронза. Посветена е на ликот на народниот херој на Југославија од Македонија Шабани Бајрам, член на СКОЈ, покажал голема активност во собирањето на оружје за борба проитв окупаторот, борец на Првиот кумановски (Карадак) партизански одред, а загинал во борба со многубројни бугарски окупаторски војски кај Белановска Воденица на 14-10-1941 година.

**120/49. Куманово.**

Спомен-биста во Куманово, поставена во просториите на библиотеката „Тане Георгиевски -Суљо" на постамент од бел мермер.

Посветена на ликот на првоборецот Тане Геоaccording-Суљо од Куманово, е признание за неговото учество во НОВ — борец на Првиот кумановски партизански одред (Козјак), загинал во борба со бугарските окупаторски војски кај с. Милотино на 17-10-1941 година.

**121/50. Куманово.**

Спомен-биста во Куманово се наоѓа во дворот на училиштето „Х. Т. Карпош", поставена на постамент од бетон обложен со плочи

од транвентин. Посветена на ликот на народниот херој на Југославија од Македонија Христијан Тодоровски-Карпош, член на СКОЈ и КПЈ, борец на Првиот кумановски партизански одред (Козјак), потоа борец на Црнотравскиот партизански одред, организатор на Вториот кумановски партизански одред и негов командант, командант е и на баталјонот „Орце Николов". Загинува во борба со бугарските фашистички војски кај с. Биљача, близу Бујановац, на 5/6-02-1944 година. (Во „Зборникот" на СЗБ од Куманово стои дека загинал на 07-02-1944 година).

**122/51. Куманово.**

Спомен-биста на првоборецот од Куманово Димче Ј. Величковски-Еребица се наоѓа во дворот на столарската работилница во Куманово. Член на СКОЈ од 1924 година, а од 1925 член на МК на СКОЈ за Куманово. Во 1929 година паѓа во затвор а во 1930 година бил осуден на 7 години робија која е издржува во Сремска Митровица. По окупација на Македонија од бугарските окупатори активно се вклучува во подготовките за вооружена борба. Станува борец на Првиот кумановски партизански — Козјачки одред и во нерамна борба со бугарските окупаторски војски и полиција загинува на 17-10-1941 година кај с. Малотино.

**123/52. Куманово.**

Спомен-биста од бронза, посветена на ликот на првоборецот Киро Тодоров Бурназовски-Мумурузница, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во дворот на фабриката за заварени цевки „11 Октомври" во Куманово. Загинал во борба со бугарските окупаторски војски на 14-10-1941 год., кај Белановска воденица, како борец на Првиот кумановски партизански одред — Карадачки.

**124/53. Куманово.**

Спомен-биста од бронза, посветена на ликот на народниот херој од Македонија Христијан Тодоровски-Карпош, поставена на постамент од бетон — терацо, се наоѓа во дворот на Касарната во Куманово која го носи неговото име.

**125/54. Куманово.**

Спомен-биста од бронза со ликот на првоборецот Наце Кралев Ивановски-Буѓони, поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи се наоѓа во дворот на работната организација за обработка на метал „Искра" во Куманово.

Загинал како борец на Првиот партизански кумановски одред — Карадак на 14-10-1941 год. кај Белановска воденица во борба со бугарските окупаторски војски.

**126/55. Куманово.**

Спомен-биста од бронза, со ликот на првоборецот Панче Пешев, поставена на постамент обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркчето на работната организација ЈУГОТУТУН во Куманово. Загинал во борба со бугарските окупаторски војски на планината Мал Готен, кај с. Кушкули, на 5 јуни 1944 година како борец на Третата македонска ударна бригада.

**127/56. Куманово.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи, го прикажува ликот на народниот херој на Југославија од Македонија Боро Петрушевски-Папучар. Загинал во април 1943 година кај с. Гоаранци кај Качаник како борец на Шарпланинскиот партизански одред.

Бистата се наоѓа во паркчето на Тутуновиот комбинат во Куманово.

**128/57. Куманово.**

Спомен-биста од бронза, со ликот на првоборецот од Куманово Срeќко Димев Петрушевски-Пужалька, поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во дворот на Тутуновиот комбинат во Куманово. Како припадник на Првиот кумановски партизански одред, а потоа и на Скопскиот, бил заробен од бугарската полиција, осуден на смрт и обесен во Скопскиот затвор на 14-07-1942 година.

**129/58. Куманово.**

Спомен-биста од бронза се наоѓа во дворот на Тутуновиот комбинат во Куманово. Поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи со посвета на ликот на првоборецот од Куманово Аритон Сибинов Димковски-Тонко и е признание за неговото учество во Работничкото движење и припадник на Првиот кумановски партизански одред — Кардак. Загинал во борба со бугарските фашистички војски и полиција кај Белановска воденица на 14-10-1941 год.

**130/59. Куманово.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во Тутуновиот комбинат во Куманово.

Посветена на ликот на првоборецот Васе Трипков Гелев од Куманово во знак на признание за неговото активно учество во Работничкото движење и учеството во првите борбени единици на НОВ во Првиот кумановски партизански одред — Козјак. Загинал кај с. Малотино во борба со бугарските окупаторски војски и полиција на 17-10-1941 год.

**131/60. Куманово.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент, обложен со сивкасти мермерни плочи се наоѓа во Градскиот парк. Посветена на ликот на првоборецот Магдалена Јорданова Антова од Куманово, и е признание за нејзиното активно учество во СКОЈ-евската организација и НОВ. Загинала на 14-10-1941 година во борба со бугарската фашистичка војска и полиција кај Белановска воденица, како припадник на Првиот кумановски партизански одред — Карадак.

**132/61. Куманово.**

Две спомен-бисти од бронза се наоѓаат во дворот на Историски музеј во Куманово. Поставени се на носачи од бетон, обложени со бели мермерни плочи.
Од левата страна е посветена на Љубомир Здравковски-Гачо, командант на Првиот кумановски партизански одред, потоа борец на Прилепскиот, Велешкиот и Скопскиот партизански одред, и загинал во 1942 година кај с. Бинач, а од десната страна е посветена на народниот херој на Југославија од Македонија Боро Менков, командант на Првиот кумановски партизански одред — Карадак, загинал на 14-10-1944 кај Белановска воденица во борба со бугарската окупаторска војска и полиција.

**133/64. Куманово.**

Спомен-биста од бронза, поставена на носач од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа пред зградата на општествено-политичките организации во Куманово. Посветена на ликот на народниот херој на Југославија од Македонија Перо Миланов Георгиевски-Чичо, и е признание за неговото долгогодишно партиско членство и раководење со кумановската партиска организација, како секретар на МК на КПЈ за Куманово, организационите способнсит за подготовките на вооружена борба против окупаторот и активното учество во првите борбени единици на НОВ. Загинал како комесар на Првиот кумановски партизански одред — Карадак во борба со бугарската фашистичка војска и полиција, кај Белановска воденица на 14-10-1941 година.

**134/882. Куманово.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во дворот на Основното училиште „Толи Зордумис“ во Куманово. Посветена на ликот на членот на МК на КПЈ за Куманово Апостол — Толи Зордумис, по потекло Грк, кој во 1943 година бил ликвидиран од ГЕСТАПО во Крушевац, како член на Окружниот комитет на КПЈ за Крушевац.

**135/895. с. Липково.**

Спомен-биста во с. Липково, излеана од бронза и поставена на постамент од обработен камен, во дворот на Основното училиште. Посветена на народниот херој на Југославија од Македонија, Бајрам Шабани, роден во ова Село, а училиштето го носи неговото име. Загинал како борец на Првиот партизански кумановски одред — Карадак на 14-10-1941 година кај Белановска воденица во борба со бугарската војска и полиција.

## 16. ОХРИД И ОХРИДСКО

**136/250. Охрид.**

Спомен-биста на Андон Дуков во Охрид се наоѓа во паркот во близина на Пристаништето. Изработена е од бронза, а поставена на носач од бетон, обложен со бели мермерни плочи, како признание и сеќавање за активното учество во НОВ.

**137/251. Охрид.**

Спомен-биста на Спас Банџов со што му е оддадено достојно признание за неговото учество во Шпанската револуција и Народноослободителната војна на нашите народи.
Спомен-бистата е излеана во бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркот во близина на Пристаништето во Охрид.

**138/253. Охрид.**

Спомен-биста од бронза посветена на ликот на народниот херој Мите Богоевски од с. Болно се наоѓа во дворот на Гимназијата со економска паралелка „Климент Охридски“ во Охрид. Поставена е на постамент обложен со бели мермерни плочи како трајно сеќавање на Мите како студент по економија и поет, кој трагично загинал во нерамна борба со бугарските окупатори есента 1942 година во родното село.

**139/255. с. Рамне.**

Спомен-биста на Јасна Ристеска во с. Рамне. Бистата е излеана во бронза и поставена на постамент од бетон обложен со сиви мермерни плочи како сеќавање на паднатиот борец во НОВ од ова село.

## 17. ПРИЛЕП И ПРИЛЕПСКО

**140/90. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза, поставена на носач од бетон, обложен со сивкасти мермерни плочи, се наоѓа во паркчето на плоштадот во Прилеп. Посветена на првоборецот Козаро-

ски Мице-Јандре, командант на велешкиот партизански одред „Пере Тошев“ а потоа на одредот „Димитар Влахов“. Загинал во борба со бугарската фаш. војска кај с. Нежилово, Титов-Велешко во 1942 год.

**141/91. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со плочи од сивкаст мермер, се наоѓа на Плоштадот во паркчето во Прилеп.

Посветена на ликот на првоборецот Бошкоски Трајко-Тарцан, комесар на Прилепскиот партизански одред, од декември 1941 год. член на ПК КПЈ за Македонија, политички комесар на Покраинскиот воен штаб, а од септември 1942 год. комесар на Велешкиот партизански одред „Димитар Влахов“. Загинал во борба со бугарската фашистичка војска во јануари 1943 год. во близина на с. Сливник Велешко.

**142/92. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза се наоѓа во Тутуновиот комбинат, поставена на постамент изработен од бетон и обложен со плочи од сивкаст мермер.

Спомен-бистата е посветена на Сотир Сотироски-Џиџиџик, Монополски работник, и е признание за неговото активно учество во НОВ.

**143/93. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза со ликот на Мирче Ацев, народен херој од Македонија, член на Покраинскиот и Главниот штаб на НОВ и ПОЈ за Македонија и член на ПК на КПЈ за Македонија се наоѓа во дворот на Тутуновиот комбинат во Прилеп.

Роден 1915 година во Прилеп (с. Ораовец) убиен на ѕверски начин од бугарската фашистичка полиција во Скопје на 04-01-1943 година.

**144/9. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза, исто така посветена на ликот на народниот херој Мирче Ацев, се наоѓа во Алеата на народните херои во Паркот на револуцијата во Прилеп.

**145/95. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза, поставена на носач од обложен со сивкасти мермерни плочи, се наоѓа во Алеата на народните херои во Прилеп. Посветена на ликот на грнчарскиот работник, народниот адвокат, активен борец против поробителите на македонскиот народ, поет и народен херој Левков Илија Рампо-Левката. Роден 1909, убиен од бугарската фашистичка полиција во септември 1942 година.

**146/96. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со сивкасти мермерни плочи, посветена на светлиот лик на Вера Циривири, првоборец од Прилеп, член на МК на КПМ на Прилеп, се наоѓа во Алеата на народните херои во Прилеп. Родена е во 1921 година во Прилеп загинала во Штип во 1944 година, вршејќи партиска задача.

**147/97. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза со ликот на народниот херој, член на Вториот обласен комитет, активист и организатор на НОД и НОВ Кире Гаврилоски-Јане, се наоѓа во Алеата на народните херои во Прилеп. Поставена на постамент од бетон, обложен со сиви мермерни плочи. Роден е во 1918 година во Прилеп, загинал на 9 мај 1944 година во Прилеп.

**148/98. Прилеп.**

Спомен-биста на народниот херој на Македонија Јовановски Игне Илија-Цветан се наоѓа во Алеата на народните херои во Прилеп. Поставена на носач изработен од бетон и обложен со сиви мермерни плочи, а бистата е излеана од бронза. Игески Иле-Цветан е борец уште од септември 1941 год. на Првиот прилепски партизански одред и се до неговото загинување на 28 август 1944 г. кај с. Здуње — Бродско како зам. командант на Петтата македонска бригада. Бил борец на парт. одреди „Гоце Делчев“, „Даме Груев“, командант на баталјон во Првата македонско-косовска бригада, а пред тоа заменик командант на баталјонот „Мирче Ацев“ и вршел многу други војничко-партиски задолженија.

**149/99. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза, поставена на носач од бетон и обложен со плочи од сив мермер, се наоѓа во Алеата на народните херои во Прилеп. Посветена на ликот на народниот херој од Македонија Талески Петре Борка-Црниот, Модерното член на КПЈ, член а потоа и секретар на МК на КПЈ за Прилеп, убиен од бугарската окупаторска војска, од заседа, кај месноста „Чашка“, близу до с. Плетвар, враќајќи се од Кавадарци по извршената партиска задача, на 2 март 1942 година.

**150/100. Прилеп.**

Спомен-биста на народниот херој Борка Велевски-Левата, Горанов, изработена од бронза и поставена на носач од бетон обложен со сиви мермерни плочи, се наоѓа во Алеата на народниет херои. Како монополски работник тој станал искусен организатор на работничките штрајкови, член на КПЈ и партиски работник, учесник во НОВ како командант на

одредот „Димитар Влахов", загинал на 14 септември 1942 год. на пл. Мукос во борба со бугарските окупаторски војски.

**151/101. Прилеп.**

Спомен-биста на народниот херој Ордан Ставре Чопела-Кулак изработена од бронза и поставена на постамммент, обложен со сивкасти мермерни плочи, се наоѓа во Алеата на народните херои во Прилеп. Уште со самата фашистичка окупација на Македонија во 1941 година Ордан Чопела е активен во подготовките за вооружена борба, во конкретната разработка на планот за нападот на окупаторот на 11 Октомври, член е на МК на КПЈ на Прилеп и Војната комисија. Во првата половина на 1942 год. се наоѓа на илегална работа во Битола и загинува на 9 април 1942 година.

**152/102. Прилеп.**

Спомен-биста на Волнаровски Ицко Круме, член на КПЈ, организатор и учесник на Народното востание, во текот на НОВ одговорен за партиската техника, агитација и пропаганда, секретар на МК на КПМ за Прилеп, организатор на органите на Народната власт во Прилеп и околијата, активен учесник на подготовките за свикување на Првото заседание на АСНОМ и народен херој на Македонија.

Загинал во нерамноправна борба со бугарската фашистичка војска и полиција на 9 мај 1944 г. во Прилеп, вршејќи партиска задача.

**153/103. Прилеп.**

Спомен-биста на народниот херој Колески Филип Лазо-Лавски се наоѓа во Алеата на народните херои во Прилеп. Изработена е од бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со сиви мермерни плочи.

Лазо Филипоски-Лавски револуционерната дејност ја започнал уште од времето на бивша Југославија. Со окупацијата на Македонија од фашистичките окупатори бил активен во подготовките за вооружено востание. Бил член на Војната комисија при МК на КПЈ за Прилеп и еден од првите учесници-борци во започнувањето на вооруженото востание во Прилеп 11-10-1941. Загинал кај месноста „Чашка", близу до с. Плетвар, од заседа од бугарската војска на враќање од Кавадарци каде бил испратен од ПК на КПЈ за Македонија да изврши партиска задача, на 2 март 1942 год.

**154/104. Прилеп.**

Спомен-биста на Јосифоски Цветан Кузман-Питу, народен херој од Македонија, член на ПК на КПЈ за Македонија, член на ЦК на КПМ, се наоѓа во Алеата на народните херои во Прилеп. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со сиви мермерни плочи.

Кузман Јосифоски-Питу е меѓу оние револуционери кои целиот живот и го посветиле на револуцијата. Загинал во Скопје на 25-02-1944 год. вршејќи партиска задача.

**155/105. Прилеп.**

Спомен-биста на народниот херој од Македонија Кузман Јосифоски-Питу се наоѓа во дворот на Економскиот техникум во Прилеп. Излеана од бронза и поставена на носач од обработен камен на кој нема никаква сигнатура.

**156. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза, посветена на народниот херој Ордан Чопела-Кулакот, се наоѓа во с. Варош на уреден простор за таа цел. Изработена од бронза и поставена на постамент изработен од бетон и обложен со бели мермерни плочи. На постаментот нема никаква сигнатура па на неупатениот посетител му е непознато кому му е посветена бистата.

**157/108. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент изработен од бетон и обложен со сиви мермерни плочи, посветена на ликот на прво-борецот Блаже Спиркоски-Воденски, се наоѓа во маалото „Тризла" во Прилеп.

**158/109. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза, посветена на прво-борецот Митко Цветаноски-Ганчо, се наоѓа во дворот на Тутуновиот комбинат во Прилеп. Поставена на постамент од бетон кој е обложен со сиви мермерни плочи.

**159/110. Прилеп.**

Спомен-биста на Мице Козар во Прилеп изработена од бронза и поставена на постамент од бетон, обложен со плочи од сив мермер.

**160/571. Прилеп.**

Спомен-биста од бронза посветена на Пецо Крстески-Даскалот како признание за неговото учество во НОВ. Поставена на постамент од бетон обложен со бели мермерни плочи.

## 18. РАДОВИШ И РАДОВИШКО

**161/749. Радовиш.**

Спомен-биста од бронза посветена на младиот поет и борец Ацо Караманов, се наоѓа во центарот на градот. Поставена на постамент

од терацо како признание за неговото учество во НОВ, загинал во борба со германските окупаторски војски кај Берово, есента 1944 година.

**162/746. Радовиш.**

Спомен-биста на борецот Коста Сусинов се наоѓа во дворот на Гимназијата во Радовиш која го носи неговото име. Поставена на постамент од бетон како признание за неговото учество во НОВ, а паднал во борбите со германските окупатори во 1945 година.

**163/бб. Радовиш.**

Спомен-биста на народниот херој Чеде Филиповски-Даме, се наоѓа во центарот на градот во споменичниот комплекс на паднатите борци во НОВ. Излеана во бронза и поставена на постамент како сеќавања на трагичната смрт на Чеде кој загинал на ова подрачје во 1945 г.

**164/745. с. Раклиш.**

Спомен-биста од бетон со ликот на борецот Илија П. Алексов се наоѓа во паркот во центарот на с. Раклиш. Поставена на носач од бетон и е признание за неговото учество во НОВ, загинал на Сремскиот фронт на 12 април 1945 година во борба со германските окупаторски војски.

## 19. РЕСЕН И РЕСЕНСКО

**165/394. с. Покрвеник**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон обложен со бели мермерни плочи.

Бистата е посветена на првоборецот од овој крај Мите Трповски и е признание за неговото учество во НОВ.

Посатвена при влезот во с. Покрвеник.

**166/399. с. Јанковец**

Спомен-биста во с. Јанковец. Изработена од бронза и поставена на постамент од бетон обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркот близу до селските гробишта. Бистата е посветена на ликот на Милан Димовски и е признание за неговото учество во НОВ.

**167/402. с. Златари**

Спомен-биста во с. Златари, изработена од бронза и поставена на постамент од бетон обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во дворот на Училиштето.

Бистата е посветена на ликот на Мите Трајчевски-Старејко, е признание за неговото учество во НОВ.

**168/402. с. Златари**

Спомен-биста во с. Златари, изработена од Бронза, поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во дворот на Училиштето. Посветена на Наум Веслиевски-Овчарот, е признание за неговото учество во НОВ и Социјалистичката изградба.

**169/403. Ресен.**

Спомен-биста од бронза во Ресен. Поставена на постамент од обработен монументален камен, во форма на пресечена пирамида, се наоѓа во паркот во центарот на градот.

Бистата посветена на ликот на народниот херој и поет Мите Богоевски и е признание за неговото учество во НОВ и херојската борба против окупаторот.

**170/406. с. Подмочани**

Спомен-биста од бронза во с. Подмочани. Поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во дворот на Основното училиште.

Бистата е посветена на ликот на Косте Кусаковски, е признание за неговото учество во НОВ и маченичката смрт.

**171/411. с. Царев Двор**

Спомен-биста во с. Царев Двор. Поставена на постамент кој е обработен со терацо, се наоѓа во центарот на Селото.

Бистата е посветена на ликот на народниот херој од Македонија Јосиф Јосифовски-Свештарот, и е признание за неговата активност во организирањето на вооруженото восатние во Преспа во текот на 1941/42 година.

## 20. СКОПЈЕ И СКОПСКО

**172/609. Скопје.**

Спомен-биста на народниот херој Кузман Јосифоски-Питу се наоѓа во дворот на Студентскиот дом (кој што го носи името на Херојот), со што му е оддадено заслужено признание за неговото активно учество во НОВ, како член на ПК на КПЈ за Македонија, член на ГШ на НОВ и ПОЈ за Македонија и член на Прводот ЦК на КПМ на Македонија. Загинал во Скопје на 25 февруари 1944 година од заседа на бугарската полиција, вршејќи подготовки за свикувањето на Првото заседание на АСНОМ.

**173/615. Скопје.**

Спомен-биста од бронза со ликот на Коле Неделковски се наоѓа во Градскиот парк во Скопје со што му е оддадено признание за неговото активно учество во работничкото движење и НОД, и за неговата револуционерна поезија.

**174/616. Скопје.**

Спомен-биста на првоборецот и поет од Пиринска Македонија Никола Јонков Вапцаров се наоѓа во Градскиот парк.

**175/617. Скопје.**

Спомен-биста на революционерот и пролетерскиот поет Коста Солев-Рацин се наоѓа во Градскиот парк, која е признание за неговата активност во Работничкото движење и НОВ и на полето на поезијата. Трагично загинал на планината Лопушник на 13 јуни 1943 г.

**176/619. Скопје.**

Спомен-биста на народниот херој Орце Николов се наоѓа во Градскиот парк, со кое му е оддадено признание за неговото активно учество во Работничкото движење и НОВ. Загинал на 6 јануари 1942 година при преминот на демаркационата граница на патот од Србија за Македонија.

**177/620. Скопје.**

Спомен-биста на народниот херој Цветан Димов се наоѓа во Градскиот парк- со која на Херојот му е оддадено признание за неговото активно учество во работничкото движење и НОД. Убиен е на ѕверски начин од бугарската полиција во 1942 година, во Скопскиот затвор.

**178/641. Скопје.**

Спомен-бисат на Владо Тасевски, изработена од бронза и се наоѓа пред влезот на бараката од железничката станица.

**179/643. Скопје.**

Спомен-биста на Благој Деспотовски-Шовељ се наоѓа во дворот на Тутуновиот комбинат во Скопје.

**180/бб. Скопје.**

Спомен-биста на првоборецот Дане Крапчев се наоѓа на ул. Орце Николов, во близина на Градското собрание, е признание за неговото активно учество во НОВ.

**181/бб. Скопје.**

Спомен-биста на првоборецот Благоја Давков, се наоѓа во дворот на метало-монтажното претпријатие „Југомонтажа", кое го носи неговото име, со што му е оддадено признание за неговото учество во НОВ.

**182/бб. Скопје.**

Спомен-биста на првоборецот Невена Ѓоргиева Дуња се наоѓа во дворот на медицинскиот центар во Скопје.

**183/бб. Скопје.**

Спомен-биста на народниот херој Цветан Димов, се наоѓа во дворот на Гимназијата „Цветан Димов" во Скопје.

**184/бб. Скопје.**

Спомен-биста на народниот херој Цветан Димов се наоѓа во фабриката за сапун „Цветан Димов" во Скопје.

**185/бб. Скопје.**

Спомен-биста на народниот херој Кузман Јосифоски-Питу се наоѓа во дворот на Основното училиште „Кузман Јосифовски" во Скопје.

**186/бб. Скопје.**

Спомен-биста на Владимир Назор се наоѓа во дворот на Основното училиште „Владимир Назор" во Скопје.

**187/бб. Скопје.**

Спомен-биста на Невена Ѓоргиева Дуња се наоѓа во дворот на училиштето.

**188/бб. Скопје.**

Спомен-биста на Зеф Љуш Марко се наоѓа во дворот на Педагошката гимназија „Никола Карев" во Скопје.

**189/бб. Скопје.**

Спомен-биста на Мирка Ѓинова се наоѓа во дворот на фабриката за килими „Мирка Ѓинова" во Скопје.

**190/бб. Скопје.**

Спомен-биста на народниот херој Стив Наумов се наоѓа во дворот на студентскиот дом „Стив Наумов" во Скопје.

**191/бб. Скопје.**

Спомен-биста на Стив Наумов се наоѓа во Осњовното училиште „Стив Наумов" во Скопје.

**192/бб. Скопје.**

Спомен-биста на Боро Петрушевски-Папучар се наоѓа во дворот на Индустриското училиште во Скопје.

**193/бб. Скопје.**

Спомен-биста од бронза со ликот на народниот херој Вера Јоциќ се наоѓа во Основното учитиште во с. Маџари кое го носи нејзиното име. Поставена на постамент како трајно признание и сеќавање за нејзиното активно учество во НОВ. Загинала во текот на „Мајската офанзива" 1944 година, во борба со бугарските окупаторски војски.

**194/бб. Скопје.**

Спомен-биста на Дане Крапчев се наоѓа во дворот на Основното училиште во населбата Маџари II, кое го носи неговото име. Изработена од бронза и поставена на носач е трајно сеќавање за неговото активно учество во НОВ.

**195/бб. Скопје.**

Спомен-биста на народниот херој Наум Наумовски-Борче се наоѓа во дворот на Основното училиште во с. Маџари кое го носи неговото име. Излеана во бронза и поставена на постамент е сеќавање за неговото учество во НОВ.

**196/бб. Скопје.**

Спомен-биста на народниот херој Орце Николов се наоѓа во дворот на Гимназијата во Скопје која го носи неговото име.

Спомен-бистата излеана во бронза и поставена на постамент како сеќавање и признание за неговото активно учество во Работничкото движење и НОВ. Загинал трагично на 6 јануари 1942 година.

## 21. СТРУГА И СТРУШКО

**197/227. Струга.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркчето од левата страна на реката Дрим. Бистата е посветена на ликот на Иса Пелар, е признание за неговото учество во НОВ, загинал 1945 год.

**198/228. Струга.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа од левата страна на реката Дрим. Посветена на ликот на Јово Стефановски-Риле, и е признание за неговото учество во НОВ.

**199/229. Струга.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент, обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркчето од левата страна на реката Дрим. Посветена на ликот на Рамзе Малески е признание за неговото учество во НОВ и Социјалистичката изградба.

*Автор: Стеван Несторoски, ликовен уметник.*

**200/230. Струга.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент кој е обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркчето од левата страна на реката Дрим. Бистата е посветена на ликот на Петре Н. Гончевски-Гиле, и е признание за неговото учество во НОВ.

*Автор: Стеван Несторoски, ликовен уметник.*

**201/231. Струга.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент кој е обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркчето од левата страна на реката Дрим. Посветена на ликот на Димче Кошаркоски-Дуле како признание за неговото учество во НОВ. Загинал во 1943 година.

*Автор: Стеван Несторoски, ликовен уметник.*

**202/232. Струга.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркчето од левата страна на реката Дрим. Посветена на ликот на Крсте Јовановски-Ботев, е признание за неговото учество во НОВ. Загинал 1943 година.

*Автор: Стеван Несторoски, ликовен уметник.*

**203/233. Струга.**

Спомен-биста од бронза, поставена на постамент обложен со бели мермерни плочи, се наоѓа во паркчето од левата страна на реката Дрим. Посветена на ликот на Нико Нестор е признание за неговото учество во НОВ, загинал во 1943 година.

## 22. СТРУМИЦА И СТРУМИЧКО

**204/757. Струмица.**

Спомен-биста на народниот херој Благој Јанков-Мучето се наоѓа во паркот во центарот на Струмица. Изработена од бел мермер и поставена на носач од украсен камен е сеќавање и признание за неговото учество во НОВ и организатор на борбата во Источниот дел на Македонија. Загинал на 1 јуни 1944 година во Струмица во борба со бугарските окупатори.

**205/777. Струмица.**

Спомен-биста на народниот херој Благој Јанков-Мучето се наоѓа во дворот РО „Жито-македонија" филијала — Струмица. Изработена од гипс и поставена на носач од терацо е признание за неговото учество во НОВ и придонесот за развојот на партиските организации и НОВ во овој крај. Загинал во нерамна борба со бугарските окупаторски војски на први јуни 1944 година кај Градскиот парк — Струмица.

**206/758. Струмица.**

Спомен-биста на народниот херој Јосиф Јосифовски-Свештарот се наоѓа во паркот во центарот на Градот. Изработена од мермер и поставена на постамент е признание за неговото учество во НОВ. Загинал на 6 октомври 1943 г. кај с. Кленоец —Кичевско, во борба со балистите и германските окупаторски војски.

**207/759. Струмица.**

Спомен-биста од гипс посветена на ликот на првоборецот Боро Џони, поставена на носач од бетон, се наоѓа во дворот на Музичкото училиште, кое го носи неговото име. Загинал во 1943 година, а бистата е откриена за трајно сеќавање и признание на неговото учество во НОВ.

**208/762. Струмица.**

Спомен-биста од гипс, посветена на ликот на првоборецот Сандо Масев, поставена на носач од терацо, се наоѓа во дворот на Основното училиште кое го носи името на Првоборецот. Загинал во 1942 година, а бистата е откриена како признание за учеството во НОВ.

**209/776. Струмица.**

Спомен-биста на првоборецот Герас Цунев се наоѓа во дворот на Модната конфекција која го носи неговото име. Изработена од мермер и поставена на постамент од терацо. Бил борец на Првиот плачковички одред, а во борбата кај с. Шипковица на 19. 12. 1942 година, бил тешко ранет од бугарската полиција, заробен ,а потоа обесен во Скопскиот затвор на 21. 01. 1943 година.

**210/778. Струмица.**

Спомен-биста на Моша Пијаде се наоѓа во дворот на истоимменото Основно училиште во Струмица. Изработена од гипс и поставена на постамент како трајно сеќавање и признание за неговото активно учество во Работничкото движење, НОВ и изградба на Нова Југославија. Умрел од природна смрт во 1957 година.

## 23. ТЕТОВО И ТЕТОВСКО

**211/275. Тетово.**

Спомен-биста на народниот херој Тодор Циповски-Мерџан се наоѓа на Плоштадот во Тетово. Поставена на носач вграден во правоаголен ѕид изграден посебно за таа намена. Спомен-бистата е откриена и е признание на Тодор за активното учество во НОВ, а загинал во с. Беличица на 17. 09. 1944 година во борба со балистичките банди како секретар на Обласниот партиски комитет.

**212/276. Тетово.**

Спомен-биста на народниот херој Гоце Стојчевски-Амбарче се наоѓа во паркчето пред Библиотеката во Тетово.
Спомен-бистата е излеана во бронза и поставена на носач од бетон, обложен со бели мермерни плочи, е признание за неговото учество во НОВ и партиската активност. Загинал во нерамна борба со балистичките банди кај с. Беличица — Гостиварско на 17. 09. 1944 г.

## 24. ТИТОВ ВЕЛЕС И ТИТОВЕЛЕШКО

**213/4. Титов Велес.**

Спомен-биста на народниот херој на Југославија од Македонија, Димче Мирчев, изработена од бронза и поставена на постамент кој се состои од два дела, изработен од црн и сивкаст мермер. Обележјето се наоѓа во Градскио парк во Т. Велес. Загинал во борба со бугарскиот окупатор во Кавадарци на 07. 04. 1944 година.

**214/5. Титов Велес.**

Спомен-биста од бронза, посветена на ликот на народниот херој на Југославија од Македонија Благој Страчков, поставена на носач од обработен камен и се наоѓа во Градскиот парк.
Благој Страчков е убиен на најсверски начин од бугарските окупатори во 1943 г.

**215/6. Титов Велес.**

Спомен-биста на првоборецот Благој Ќирков се наоѓа во Градскиот парк. Изработена од бронза и поставена на носач од бел мермер. Загинал во борба со бугарскиот окупатор на 09. 01. 1943 год. како борец на одредот „Димитар Влахов“ кај с. Оризари.

**216/8. Титов Велес.**

Спомен-биста на првоборецот Анде Кошулчев, член на МК на СКОЈ во Велес, борец на партизанскиот одред „Димитар Влахов“, загинал во борба со бугарскиот окупатор кај „Фојничката пештера“ на 16. 12. 1942 година. Бистата е изработена од бронза и поставена на постамент од бел мермер ,а се наоѓа во Градскиот парк.

**217/9. Титов Велес.**

Спомен-биста од бронза на првоборецот Јовче Чучук, загинал во борба со бугарскиот окупатор 1944 година, се наоѓа во Градскиот парк. Поставена на постамент изработен од бел мермер.

**218/15. Ттов Велес.**

Спомен-биста од бронза посветена на ликот на првоборецот Благој Ѓорев. Поставена на

постамент од бетон, обложен со плочи од бел мермер, се наоѓа во Градскиот парк. Бил член на МК на СКОЈ и борец на партизанскиот одред „Димитар Влахов“. Загинал во борба со бугарскиот окупатор во 1942 година.

**219/16. Титов Велес.**

Спомен-биста од бронза со ликот на првоборецот Трајко Капчев, член на КПЈ од 1934 г., член на Војниот штаб за Велес, член на Окружниот комитет на КПЈ и борец на партизанскиот одред „Димитар Влахов“ се наоѓа во Градскиот парк. Поставена на постамент од бетон обложен со бели мермерни плочи. Загинал на 10. 12. 1942 година од експлозија на мина која била подготвувана за борба против окупаторот.

**220/932. Титов Велес.**

Спомен-биста од гипс, посветена на ликот на поетот и револуционер Коле Неделковски се наоѓа во дворот на Индустриското училиште „Коле Неделковски“ во Т. Велес. Поставена е на постамент од бел мермер.

*Автор: Павле Илиев, ликовен уметник.*

**221/935. Титов Велес.**

Спомен-биста од сивкаст мермер, со ликот на народниот херој Димче Мирчев, поставена е во дворот на Рудникот за Талк „Димче Мирчев“ во Т. Велес на постамент од бетон, обложен со бели мермерни плочи.

Димче Мирчев бил организатор на вооружената борба против окупаторот, член на МК на КПЈ во Т. Велес, а пред загинувањето и во Кавадарци, во одредот „Димитар Влахов“ бил заменик на командант, загинал на 07. 04. 1944 година.

**222/936. Титов Велес.**

Спомен-биста од мермер, во дворот на „Југотутун“ во Т. Велес, посветена на ликот на првоборецот Нада Бутникошарева. Поставена на постамент од мермер, а во авторство на *Павле Илиев*, наставник по ликовно воспитување.

**223/957. Титов Велес.**

Спомен-биста во дворот на фабриката за масло „Брагој Ѓорев“, посветена на ликот на првоборецот Брагој Ѓорев, е признание за неговото активно учество во НОВ. Загинал во борба со бугарскиот окупатор кај с. Ново Село на 30. 11. 1942 година.

*Автор: Ристо Јанев — наставник по ликовно воспитување.*

**224/967 Титов Велес.**

Спомен-биста во дворот на управната зграда на фабриката за керамиди „Ќиро Ќучук“ во Т. Велес, Посветена на ликот на првоборецот Ќиро Ќучук е признание за неговото учество во НОВ.

**225/989.Титов Велес.**

Спомен-биста на Алексо Демниев-Баумен во Т. Велес. Изработена е во бронза и поставена на носач ,е трајно сеќавање и достојно признание на Алексо за неговото учество во Шпанската револуција и Народноослободителната борба каде заземал високи функции во ЈНА, односно командант на 15 македонски корпус на Сремскиот фронт.

## 25. ШТИП И ШТИПСКО

**226/724. Штип.**

Спомен-биста на првоборецот Вита Поп Јорданова во Штип. Бистата е изработена од мермер и поставена на носач од бетон, се наоѓа во паркот пред Окружниот суд.

Спомен-бистата е сеќавање на Вита Поп Јорданова и признание за нејзиното учество во НОВ. Загинала кон крајот на октомври 1943 година во месноста „Клуч“ на Скопска Црна Гора во борба со балистичките банди.

**227/726. Штип.**

Спомен-биста со ликот на народниот херој Славчо Стојменски, се наоѓа на плоштадот „Тошо Арсов“. Изработена од бел мермер и поставена на носач од бетон со продолжен малтер — терацо. Бистата е откриена за трајно сеќавање на Херојот и признание за неговото активно учество во НОВ. Загинал во Штип на 17 август 1943 година во борба со бугарската окупаторска полиција како член на Обласниот комитет на КПМ.

**228/727. Штип.**

Спомен-биста на народниот херој Ванчо Прке-Сермен, се наоѓа на плоштадот „Тошо Арсов“ во центарот на Градот. Изработена од мермер и поставена на носач од бетон со продолжен малтер — терацо, е сеќавање и признание на Херојот за неговото активно учество во НОВ. Загинал во борба со бугарските окупаторски војски во месноста „Врши Дол“ југоисточно од Виница на 21. 05. 1943 година.

**229/728. Штип.**

Спомен-биста со ликот на првоборецот Тошо Арсов, се наоѓа пред Уметничката галерија (Безистенот) во Штип. Изработена од бел мермер и поставена на носач од монолитен украсен камен, за сеќавање и признание за активното учество во НОВ. Загинал кај месноста „Врши Дол“ кај Виница во борба со бугарските окупаторски војски на 21 мај 1943 година.

**230/729. Штип.**

Спомен-биста на првоборецот Васил Доганџиски се наоѓа во паркот пред Уметничката галерија (Безистенот) во Штип. Изработена од бел мермер и поставена на носач од мозаик, е признание и сеќавање на Првоборецот за активното учество во НОВ. Загинал во борба со бугарската војска и полиција во месноста „Мамудица" на планината Плачковица, во атарот на с. Шипковица Радовишко, на 19 декември 1942 година.

**231/730. Штип.**

Спомен-биста на првоборецот Ѓошо Сламков се наоѓа во паркот пред Основното училиште „Ванчо Прке" во Штип. Изработена од Бронза и посатвена на носач од терацо за трајно сеќавање и признание за неговото активно учество во НОВ. Убиен на ѕверски начин од бугарските окупатори кај „Три Чешми" во 1943 година.

**232/731. Штип.**

Спомен-биста на првоборецот Вера Циривири-Трена. Изработена од бронза и поставена на носач, во форма на столб, се наоѓа пред Основното училиште „Ванчо Прке" во паркот. Загинала во Штип, 1944 година.

**233/732. Штип.**

Спомен-биста на првоборецот Јаким Стојков се наоѓа во паркот пред Основното училиште „Ванчо Прке" во Штип. Бистата е излеана во бронза и поставена на постамент обложен со терацо, е признание за неговото учество во НОВ.

Јаким Стојковски бил Борец на Плачковичкиот партизански одред и во борба со бугарската полиција и војска загинал на 19. 12. 1942 год. на планината Плачковица во месноста „Мамудица" во атарот на с. Шипковица — Радовишко.

# ГЛАВА СЕДМА

## СПОМЕН-КОСТУРНИЦИ, ПАРТИЗАНСКИ ГРОБИШТА, ГРОБНИЦИ И ИНДИВИДУАЛНИ ГРОБОВИ НА ПАДНАТИ БОРЦИ ВО НАРОДНООСЛОБОДИТЕЛНАТА ВОЈНА И УМРЕНИ ОД ПОСЛЕДИЦИТЕ НА ВОЈНАТА

## 1. БЕРОВО

**1/801. Берово.**

Спомен-костурница во Берово се наоѓа од левата страна на патот при влезот во Градот. Целиот објект е граден од бетон, а го сочинуваат пирамида и крипта. Во криптата се наоѓаат посмртните остатоки на паднатите борци во НОВ и жртви на фашистичкиот терор од градот кои биле стрелани од германските војски при нивното повлекување есента 1944 година. На пирамидата има поставена спомен-плоча од мермер со текст на посвета кон паднатите борци во НОВ и ЖФТ.

## 2. БИТОЛА

**2/192. Битола.**

Партизански гробишта на паднати борци во НОВ Битола, се наоѓаат во посебна алеа на „Буковските гробишта". Алеата е поделена во три парцели во кои се наоѓаат индивидуални гробови на паднати борци, првоборци и народни херои во НОВ. Гробовите се градени од бетон, правоаголни ивичњаци, симетрично подредени со надгробните мермерни плочи на кои се напишани имињата на погребаните борци, годината на раѓањето и загинувањето. Во средишниот дел од средната парцела се наоѓа монументална гранитна стена на која е аплицирана метална рељефна карта на СФРЈ и текст со следната посвета:

„СО ВАШИОТ ХЕРОИЗАМ ЈА ПОБЕДИВТЕ И СМРТТА".

## 3. ГЕВГЕЛИЈА И ГЕВГЕЛИСКО

**3/471. Гевгелија.**

Спомен-гробница на паднати борци во НОВ во Гевгелија. Во гробницата се наоѓаат посмртните остатоки на паднатите борци во НОВ од Гевгелија и Гевгелиско.

Гробницата е градена и оградена од кршен камен, врз која е изградена пирамида, исто од кршен камен-рустика, на која има аплицирано рељеф од северната страна и мермерна плоча од јужната страна на која се напишани имињата на паднатите борци во НОВ, 1941—1944 година.

*Автор Љубомир Далчев ликовен уметник од Софија.*

**4/470. с. Негорци.**

Три индивидуални гроба во дворот на црквата во с. Негорци. Во гробовите се наоѓаат посмртните остатоки на жртвите на фашистичкиот терор: Ристо Г. Бојмалиев, Георге Велков и Ристо Ј. Шукрев, стрелани од бугарските окупатори на трети односно петти јануари 1944 година.

Гробовите се градени од кршен камен, без малтер и доста нестручно, со надгробен споменик од гранит на кој се напишани и имињата на ЖФТ. Гробовите се наоѓаат во лоша состојба, потребно е обновување и преуредување.

## 4. ГОСТИВАР И ГОСТИВАРСКО

**5/326. Гостивар.**

Партизански гробишта на паднати борци во НОВ во Гостивар се наоѓаат веднаш од десната страна при влезот во Градските гробишта. Тоа се индивидуални гробови, симетрично подредени во една алеја, градени од бетон со надгробни плочи од мермер на кои се напишани имињата на загинатите. На самиот почеток на алеата е изграден заеднички споменик (геометриска вертикала) на кој има и спомен-плоча со текст кон паднатите борци во НОВ.

**6/325. Гостивар.**

Спомен-гробница на паднатите борци во НОВ од Егејските бригади, кои паднале во бор-

бите со остатоците на балистичките банди во 1945 година чистејќи го теренот на ова подрачје.

Спомен-гробницата се наоѓа во Алејата на партизанските гробишта во склопот на Градските гробишта во Гостивар. Изградена од бетон со продолжена геометриска вертикала и завршува со две фигури во вид на пламен и петокрака ѕвезда. Има и спомен-плоча која служи како носач на архитравната греда на која се поставени две фигури и текст со посвета за паднатите борци во НОВ.

**7/667. с. Богдево.**

Споменик-гроб на народниот херој од Македонија Злате Мелакоски во селските гробишта на с. Богдево. Гробот е граден од бетон со надгробен споменик на кој е напишано името на паднатиот херој.

Злате Мелакоски бил борец на Првата македонско-косовска бригада и загинал во февруари 1944 година како пушкомитролезец во борбите со бугарските окупатори.

**8/669. с. Беличица.**

Алеја со индивидуални гробови во гробиштата на с. Беличица. Во гробовите се погребани посмртните останки на паднатите борци од Тетовскиот партизански одред и жителите од селото кои ги загубиле животите на 19 септември 1944 година од разбеснетите балистички банди Алеата е оградена со посебна ограда и поставена е спомен-плоча со текст кој е посветен на паднатите борци и ЖФТ.

## 5. ДЕБАР И ДЕБАРСКО

**9/217. Дебар.**

Спомен-гробница на паднати борци во НОВ од Дебар и дебарскиот крај се наоѓа во македонските гробишта во Дебар. Гробницата има правоаголна форма со димензија 8 X 2 метри, оградена со обработен камен ивичњаци, а средината е исполнета со земја и озеленето.

Нема посебен белег ниту текст со посвета ни пак имиња или бројот на паднатите борци.

**10/218. с. Житинане.**

Заедничка гробница во с. Житинане во која се погребани посмртните останки на паднатите борци во НОВ од селото Али Шемов и Етем Џумертов, загинати во 1943 година. Гробницата не е посебно уредена и нема текст, само е оградена со дрвена ограда и се наоѓа во непосредна близина на џамијата.

## 6. ДЕЛЧЕВО И ДЕЛЧЕВСКО

**11/812. Планина Обозна.**

Спомен-гробница на планината Обозна во месноста Томашев Рид. Во гробницата се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци од Третата македонска народноослободителна бригада кои загинале во време на „Мајската офанзива" во 1944 год. во борба со бугарската окупаторска војска. Спомен-гробницата е градена од бетон, каскадно од четири дела со надгробна плоча од ист материјал, на која е напишан текст се додека материјалот бил влажен со посвета кон паднатите борци.

## 7. ДЕМИРХИСАРСКО

**12/927. с. Ракитница**

Спомен-гроб на Миле Неделковски, паднат борец во НОВ од с. Ракитница.

Гробот е ограден од кршен камен во форма на саркофаг со надгробен споменик на кој има текст со посвета и мито на паднатиот борец.

**13/928. с. Ракитница.**

Спомен-гроб на Малинка Вељановска учесник во Илинденските настани и НОВ, се наоѓа во гробиштата на с. Ракитница. Граден од бетон со надгробен споменик на кој е напишан текст со името на починатиот борец.

**14/929. с. Ракитница.**

Спомен-гроб на Борис Стојановски, паднат борец во НОВ се наоѓа во гробиштата на село Ракитница.

Спомен-гробот е граден од кршен камен со надгробен споменик на кој е напишано и името на паднатиот борец.

## 8. МАКЕДОНСКИ БРОД

**15/334. с. Самоков.**

Споменик-гроб на Драго Миниќ (Црногорец) се наоѓа во дворот на Здравствената станица во с. Самоков, борец на Косовскиот баталјон. Спомеников е граден од бетон со надгробен споменик од мермер на кој се наоѓа текст со посвета на паднатиот борец како и паднатите борци во НОВ од овој крај.

## 9. НЕГОТИНО И НЕГОТИНСКО

**16/505. Неготино.**

Спомен-костурница на паднати борци во НОВ во Неготино се наоѓа на височина десно од улицата спрема хотелот „Парк". Во криптата се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци од Неготино и неготинско чии имиња

се напишани на посебни мермерни плочи. Спомен-костурницата е градена од бетон и покрај криптата опфаќа повеќе архитектонски и ликовни елементи распоредени на плато кое е обложено со бели мермерни плочи. Има обелиск од бетон обложен со бели мермерни плочи на кои има и рељеф.
*Автор Илија Аџиовски, акад. скулптор.*

**17/509. с. Барово.**

Спомен-гробница на паднати борци во НОВ во с. Барово. Градена е со кршен камен, со продолжен малтер и се завршува во форма на пирамида. На пирамидата е аплицирана спомен-плоча на која е напишан текст со посвета и имињата на паднатите борци.

**18/512. с. Пржд**е**во.**

Спомeник-гроб на Благој Јанушев во гробиштата на с. Пржд**е**во, загинал како борец на Велешкиот партизански одред кај с. Фојница во 1942 год. во борба со бугарските окупаторски војски. Гробот е граден од бетон во форма на саркофаг со надгробен споменик од бетон, на кој има текст напишан додека материјалот бил влажен.

**19/514. Тремник.**

Спомен-гробница во с. Тремник во која се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци во НОВ и жртви на фашистичкиот терор од селото. Гробницата е градена со кршен камен и продолжен малтер во форма на пирамида. На пирамидата има вградено спомен плоча од мермер на која има напишано текст со посвета и имиња на паднатите борци во НОВ и ЖФТ.

**20/515. с. Пепелиште.**

Споменик-гроб на Александар Илиевски во гробиштата на с. Пепелиште. Граден од кршен камен со надгробен споменик од монументален гранитен камен на кој е напишаню името на паднатиот борец, загинат во 1944 год.

## 10. КАВАДАРЦИ И КАВАДАРЕЧКО

**21/521. Кавадарци.**

Партизански гробишта во Кавадарци, лоцирани во посебна алеа во дворот на црквата Свети Димитрија.

По изградбата на заедничката спомен-костурница на паднатите борци во НОВ од Кавадарци и кавадаречко посмртните останки на паднатите борци во НОВ од Партизанските гробишта се пренесени во криптата на костурницата. Од овој споменик постои само досието во Републичкиот завод со фотографија и основни податоци.

**22/919. Кавадарци.**

Спомен-костурница на паднати борци во НОВ во Кавадарци. Во спомен костурницата се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци во НОВ од Кавадарци и кавадаречко. Споменикот се наоѓа на височината над Градскиот парк кој доминира над околината. Граден од бетон и го сочинуваат повеќе архитектонски и ликовни решенија и тоа: централна градба над криптата, стилизирана со мотиви од македонскиот фолклор; кружна крипта над ниво, во која се сместени останките на паднатите борци, а внатрешната страна е обложена со мермерни плочи на кои се напишани имињата на 231 паднат борец по азбучен ред; амфитеатар за одржување на историски час и други приредби и повеќе паноа од бетон.
*Автор Петар Муличкоски инж. арх. од Прилеп.*

**23/544. с. Бохула.**

Споменик-гробница во с. Бохула, во која се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци во НОВ, се наоѓа во дворот на Основното училиште на селото.

Спомен-гробницата е градена од кршен камен со продолжен малтер во форма на пирамида, на која има вградено спомен-плоча од мермер на која има текст со посвета кон паднатите борци и нивните имиња.

## 11. КИЧЕВО И КИЧЕВСКО

**24/123. Кичево.**

Спомен-костурница во Кичево, се наоѓа на „Калето". Во криптата на костурницата се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци во НОВ и ЖФТ сместени во лимени кутии. Споменикот е граден од обработен камен и бетон, во полукружна форма, покривна бетонска плоча на столбови и широко уредено плато. Во внатрешниот дел се поставени рељефни композиции од бронза со тематика од НОВ.

*Автор: Јордан Грабулоски академ. скулптор.* Лево и десно од рељефите, на мермерни плочи се напишани имињата на паднатите борци во НОВ од Кичево и Кичевско како и борци од други места паднати на ова подрачје. Во продолжение на овој список се и имињата на жртвите на фашистичкиот терор стрелани од фашистичките окупатори и нивните помагачи.

**25/328-7. пл. Лопушник.**

На планината Лопушник се наоѓа спомен-белег на местото каде што бил погребан пролетерскиот поет и револуционер Коста Солев-Рацин. На ова место Кочо Рацин трагично загинал на 13 јуни 1943 година и тука бил пoгребан. По ослободувањето на земјата

посмртните останки на Поетот биле пренесени во Партизанските гробишта во Т. Велес, а сега се наоѓаат во новоизградената спомен-костурница на паднатите борци во НОВ од Велес и Велешко.

Гробот на Рацин на Лопушник е граден од бетон со надгробен споменик на кој има текст со посвета и името на паднатиот борец.

**26/бб. с. Подвис.**

Споменик-гробница на Наќе Спасеноски, паднат борец во НОВ се наоѓа јужно од селската црква до самиот пат. Граден е од бетон во форма на саркофаг со надгробен споменик на кој е напишан текст со посвета и името на паднатиот борец.

Гробот е ограден со челична мрежа а во непосредна близина се наоѓа гробот на Арсо Војвода од с. Подвис учесник во Илинденското восгание. На тој начин овие белези (гробови) издвоени во посебна парцела сочинуваат еден континуитет на историски настани, а на паднатите борци посебно признание.

## 12. КОЧАНИ

**27/829. Кочани.**

Партизански гробишта на четворица паднати борци во НОВ (Боро Михајлов-Ловџијата, Страшо Ербапски, Раде Кратовче и Љупчо Сантов) се наоѓаат во Градските гробишта на Кочани.

Гробовите се градени посебно за секој борец и се изработени од бетон а на западната страна е поставена спомен-плоча на која се напишани имињата на паднатите борци како и годините на раѓањето и загинувањето.

Парцелата е посебно издвоена од останатите гробови и е оградена со челични шипки.

## 13. КРАТОВО

**28/860. Кратово.**

Споменик-костурница во Кратово во месноста „Карши Бавчи" во која се наоѓаат посмртните *останки на 79 паднати борци во НОВ и жртви на фашистичкиот терор.*

Споменикот го сочинува цел комплекс на архитектонско и скулптурално решение, а на посебно пано од бетон се поставени мермерни плочи на кои се напишани имињата на паднатите борци во НОВ и ЖФТ од 1941—1945 година по азбучен ред. Пред влезот на платото на костурницата поставена е спомен-плоча со римуван текст, посветен на паднатите борци и ЖФТ.

## 14. КРИВА ПАЛАНКА И КРИВОПАЛАНЕЧКО

**29/878. с. Ранковци.**

Спомен-костурница на паднати борци во НОВ од Шестата јужноморавска српска народноослободителна бригада се наоѓа лево од патот Куманово — Крива Паланка.

Споменикот е граден од бетон и претставува коплекс на архитектонско и скулптурално решение. На посебно пано има рељефна композиција од бетон со тематика од НОВ, потоа обелиск и оградено плато. На бели мермерни плочи се наоѓаат имињата и местото на раѓањето на паднатите борци, кои на ова подрачје загинале во борба со бугарските и германските окупатори и домашните предавници.

## 15. КРУШЕВО И КРУШЕВСКО

**30/360. Крушево.**

Партизански гробишта на паднати борци во НОВ во посебна алеа во градските гробишта во Крушево. Во две парцели се наоѓаат гробовите на 20 паднати борци во НОВ од Крушево и крушевско. Тоа се индивидуални гробови, градени од бетон со надгробна споменплоча на која се напишани имињата на паднатите борци.

На горниот крај во средина на алеата се наоѓа скулптура излеана од бел цемент во однапред подготвен калап.

**31/372. с. Пуста Река.**

Во гробиштата на с. Пуста Река се наоѓаат три индивидуални гроба, подредени еден до друг, во кои се наоѓаат посмртните останки на Јоше С. Вијачески. Симон Т. Билјановски, борци на НОВ, убиени на ѕверски начин од бугарските окупатори и Трендафил Билјановски, учесник во НОВ и татко на Симон, умрел од природна смрт во 1970 година.

Гробовите се градени од кршен камен со продолжен малтер и надгробни споменици од бел мермер на кои има соодветен текст со посвета и имињата на борците.

## 16. КУМАНОВО

**32/32. Куманово.**

Споменик-костурница на паднати борци во НОВ од Куманово и кумановско се наоѓа на височина лево од патот Куманово — Крива Паланка. Споменикот зафаќа поголема површина од Височината, која е хортикултурно уредена со високи и ниски зимзелени растенија, архитектонски и ликовни решенија од бетон и бронза и плато поплочено со мозаични плочи.

На платото се издига скулптура од бронза со лик на жена во натприродна големина која доминира над целата околина. Криптата е градена од бетон а на нејзе се аплицирани рељефни композиции од бронза со тематика од НОВ и мермерни плочи на кои се напишани имињаат на паднатите борци. Автор: *Коча Зордумис арх. и Сретен Станоевиќ акад. скулптор.*

### 17. ОХРИД И ОХРИДСКО

**33/270. Охрид.**

Партизански гробишта во Охрид се наоѓаат во месноста „Студенчишта" над Билјанини извори. Алеата е оградена со ниска ограда од обработен камен а во средината се наоѓаат гробовите на паднатите борци во НОВ од Охрид и охридско вкупно 31. Секој гроб е обележан со пирамида од бел мермер на која се напишани имињата на паднатите борци. Во средината на Алеата се наоѓа централната фигура од мермер со функција за полагање на венци и цвеќе.

**34/271. с. Песочани.**

Споменик-гроб во с. Песочани во кој се наоѓаат посмртните останки на Перо Перовиќ, борец од Првата македонско-косовска бригада, кој загинал на ова место на 6-ти мај 1944 година во борба со германските окупаторски војски и балистичките банди.

Гробот е граден од бетон со надгробен споменик од мермер на кој е напишано името на паднатиот борец.

**35/435. с. Црвена Вода.**

Споменик-гроб на Цветко Кузмановски во гробиштата на с. Црвена Вода. Гробот е граден од бетон со надгробен споменик на кој е напишано името на паднатиот борец од ова село додека материјалот бил влажен.

### 18. ПРИЛЕП И ПРИЛЕПСКО

**36/66. Прилеп.**

Споменик-костурница, „Могила на непобедените", во Прилеп во која се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци од Прилеп и прилепско и паднати борци од други места на ова подрачје во текот на НОВ 1941—1945 год. Градена е во полукружна форма на која внатрешниот отворен дел е поплочен со бели мермерни плочи по целата вертикална површина на кои се напишани имињата на паднатите борци по азбучен ред. Подот е поплочен со бели мермерни плочи а пред „Могилата" се наоѓаат скулптури од монументални мермерни блокови.

До споменикот се оди по поплочен каскаден приод, на кој во самиот почеток од левата страна се наоѓаат спомен-бистите на народните херои од Македонија од Прилеп.

Целата околина хортикултурно е уредена со високо растителна борова шума и нискорастителни зимзелени растенија. Овој дел на природата од градското прилепско подрачје е наречен Парк на Револуцијата.

*Автор Богдан Богдановиќ — архитет од Белград.*

**37/562. с. Дебреште.**

Спомен-гробница на паднати борци во НОВ во с. Дебреште се наоѓа во склопот на селските гробишта. Градена од бетон а се завршува со плато, поплочено со мермерни плочи. Врз платото се поставени 8 пирамиди од мермер на кои се напишани имињата на паднатите борци чии посмртни остатоци се наоѓаат во костурницата. На посебен носач е поставена спомен-плоча на која е напишан соодветен текст со посвета кон паднатите борци. *Автор М. Тодороски-Мељакот.*

**38/568. с. Маргари.**

Спомен-гробница во с. Маргари во која се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци во НОВ од селото се наоѓа во селските гробишта.

Има крипта и подигнато плато од бетон на која се поставени три пирамиди од мермер се напишани имињата на паднатите борци. На посебна плоча од мермер е напишан текст со посвета за загинатите.

Автор Методи Тодороски-Мељакот, арх.

**39/581. с. Г. Радобил.**

Спомен-гробница на паднати борци во НОВ во с. Голем Радобил се наоѓа непосредно до патот при влезот во селото.

Форма на градбата и материјалот со кој е градена гробницата е ист како и претходните и е од истиот автор.

**40/582. с. Мал Радобил.**

Спомен-гробница во с. М. Радобил, во која се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци во НОВ од селото, се наоѓа во склопот на селските гробишта. На платото се поставени две пирамиди од мермер на кои се напишани имињата на паднатите борци, како и плоча со текст на посвета. Форма на градбата и материјал исто како и претходните и од ист автор.

**41/589. с. Кривогаштани.**

Спомен-костурница во с. Кривогаштани во која се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци во НОВ од селото. Има подигнато плато (могила) и се наоѓа при влезот во дворот на црквата Свети Димитрија. На пла-

тото се поставени пирамиди од мермер на кои се напишани имињата на паднатите борци и спомен-плоча со соответен текст. Автор: *М. Тодороски-Мељакот, арх.*

**42/591. с. Тополчани.**

Споменик-костурница на паднати борци во НОВ во с. Тополчани. Се наоѓа десно од патот при влезот во селото на височина која доминира над околината. Градена е од бетон со поплочено плато со мермерни плочи на кое се наоѓа скулптура од мермер и пирамиди на кои се напишани имињата на паднатите борци. Од патот до споменикот се оди по голем број скали поставени каскадно. *Автор Драган Попоски-Дада акад. скулптор.*

## 19. ПРОБИШТИП И ПРОБИШТИПСКО

**43/857. с. Кундово.**

Спомен-гробница на паднати борци во НОВ во с. Кундово се наоѓа во селските гробишта. Гробницата е градена од бетон во правоаголна форма со надгробна спомен-плоча од мермер на која има напишан текст со посвета и имиња на паднатите борци во НОВ.

## 20. РАДОВИШ

**44/748. Радовиш.**

Спомен-гробница на паднати борци во НОВ се наоѓа во градските гробишта. Во гробницата се погребани посмртни останки на паднати незнајни борци, кои загинале на ова подрачје во текот на НОВ, во борба со окупаторските војски.

Споменикот е граден од бетон во правоаголна форма со надгробен споменик, на кој е вградена спомен-плоча со текст на посвета кон паднатите борци.

## 21. РЕСЕН И РЕСЕНСКО

**45/595. Ресен.**

Спомен-гробница на паднати борци во НОВ се наоѓа во градските гробишта. Во гробницата се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци во НОВ 1941—1945 од Ресен и ресенско.

Споменикот е граден од бетон а го сочинува крипта, каде се наоѓаат посмртните останки и надгробен споменик-пирамида на кој е аплицирана спомен-плоча со соответен текст и имињата на паднатите борци во НОВ.

**46/408. с. Болно**

Спомен-гробница на народните херои Стив Наумов и Мите Богоевски во гробиштата на село Болно е трајно сеќавање за нивната трагична смрт, кои во нерамна борба со бугарските окупатори загинале во близина на селото на 12-09-1942 година.

Споменикот е граден од бетон, со крипта и надгробен споменик на кој е аплицирана мермерна плоча на која се напишани имињата на Хероите, а во криптата не се наоѓаат посмртните останки на Паднатите бидејќи окупаторот ги закопал мртвите тела на место каде и денеска на јавноста не се познати.

**47/398. с. Јанковец.**

Споменик-гробница на Наум Веслиевски-Овчарот, првоборец од овој крај, починал од природна смрт во 1972 година. Гробницата се наоѓа во гробиштата на с. Јанковец, градена од мермер на која има спомен-плоча со посвета и спомен-биста со ликот на починатиот.

**48/596. Ресен.**

Спомен-гроб во кој се наоѓаат посмртните останки на паднатиот борец во НОВ Таше Т. Милошевски, загинал на 16-04-1945 год. на Сремскиот фронт како политички комесар на баталјон, се наоѓа во градските гробишта во Ресен. Гробот е граден од бетон а носачот на спомен-плочата и геометриската вертикала од мермер. На спомен-плочата има текст со посвета и името на паднатиот борец.

**49/597. Ресен.**

Спомен-гроб на Наум В. Божиновски се наоѓа во градските гробишта во Ресен. Загинал на 22 јули 1944 година во с. Буринец — Струшко. Гробот е граден од бетон со надгробен споменик на кој има соответен текст на посвета кон загинатиот борец.

## 22. СВЕТИ НИКОЛЕ И СВЕТИНИКОЛСКО

**50/698. Свети Николе.**

Споменик-костурница во Свети Николе се наоѓа во градскиот парк. Во костурницата се наоѓаат посмртните останки на паднатите борци во НОВ од Свети Николе.

Костурницата е градена од бетон над ниво и целата е обложена со бели мермерни плочи. Споменикот го сочинуваат архитектонски и ликовни решенија на кој доминира скулптура од бронза, во цел човечки раст во природна големина на која не се запазени пропорциите во однос на носачот. Скулптурата е поставена на носач од бетон (осмоаголна ротонда) која е обложена со бели мермерни плочи и на истите се напишани имињата на паднатите борци.

*Автор на скулптурата Александар Јанкуловски ликовен уметник од Скопје.*

